**Во Македонија**
**Една деценија потоа**
**1997 – 2007 година**

**Власта уплашена од младиот трибун,**
**Но искусна во своите**
**Болшевичко-комунистилки методи,**
**Ќе го следи и прислушува,**
**Па дури и ќе му отвори политичко досие,**
**Под шифра „Марта”, и покрај тоа што**
**Со Уставот на, самостојна**
**И суверена Република Македонија**
**Од 1991 година беше забрането**
**Водењето политички досиеа.**

Проф. Д-р Зоран Тодоровски
(26.04.2006 година – промоција на
книгите „За нас“ и „Уште еднаш за нас“
од Филип Петровски)

**“Лицемери, лицето на небото и земјата**
**Умеете да го распознавате,**
**А ова време како да не го препознавате?”**

(Лука. 12, 56)

Според основите и заблудите
Од досието „Марта“
(и други извори)
На тајната служба (ДБК) во
Република Македонија, која го
Прекрши Уставот
На Република Македонија од 1991-та,
А беше создадена да го брани!

Авторот

Меинстримот[1]

Вистината веќе го доби својот пат.
Иако фактите можат
Привремено да се сокријат, моделираат,
А свеста да се испере,
Она што се сокрива (вистината)
Не може вечно да биде сокриено.
Токму затоа,
Во моменти на најголемо разочарување,
Кога гледаме дека жртвата на ближниот наш
Не го допира другиот наш,
Кога ставовите ни се исмејувани,
Распнувани, сецирани, отфрлани,
Ние немаме право да се предаваме.
Лесно е да се биде со плимата,
Со мнозинството, со меинстримот.
За своите убедувања мора да се избориме.

Филип Петровски

[1] **Меинстрим: мнозинство, главен тек…**

*Гревот на сенките*

Формалниот вовед, практикуван во книгите, овде ќе изостане. Тој беше објавен пред една деценија, кога на почетокот од март 1997 година група млади македонски интелектуалци се обидоа да полетаат кон височините на правдоqубивата синевина за да ја допрат сончевата вистина и да се возгордеат со македонопростумот во своите души, исправен пред судбата на Македонија и на македонската нација, за да покажат пред светот чист образ и јасен поглед кон утрешниот ден на штотуку пројавената убавица Македонија, која беше предолго заскитана низ балканските и други белосветски полит-лаборатории на бескомпромисната алхемија.

Не погледнаа колку е високо угоре, а крилата им беа нежни. Да, само шаторски! Методологијата, пак, на правдољубието им беше штрајк со глад, со што може да се допрат височините, а оттаму да се види колку е длабоко удолу каде што во една чудна, наметната невиделица, мижуркаше Македонија – земјата библиска на народот македонски - старозаветен и новозаветен, та затоа и Господов. А тоа значи искушенички, страдалнички и воскресенски.

Всушност, ним, на петнаесеттемина со шаторски крила, како предводници на студентската и средношколската интелектуална мисла и маса во тие деноноќија, животна им беше потребата да се исправат храбро пред светоста, да се прекрстат и со молитва во срцата кон Спасителот да ја понудат сопствената судба фрескоживописана на иконостасот од нивната младост, обрабена со непоколебливоста што се граничи со хероизмот во времето кое с# уште беше погибелно за демократскиот македониум среде европскиот политицизам.

За полет го избраа подножјето (спроти Парламентот) на високата “планина” наречена “комунистичка идеологија” - паркот “жена борец”. Местото е стратегиски идеално, бидејќи ме|у споменатата “планина”, чие едно од главните олицетворенија беше токму Собранието, и младите

штрајкувачи со глад, минува народот како река по пространата улица, по нејзините тротоари, по парковите патеки…

На почетокот (стравоклето) чинеше ќе се почувствуваше нечие срце скршено, па ќе свратеше во раширените шаторски крила, но намернички да посети маченици, страдалници, наместо млади херои, непоколебливци во битката за вистински, а не лажен унитаризам на суверена и независна Република Македонија – државата измамена со името, со гордоста и достоинството токму од првенците на македонскиот комунистички идеологизам на белосветските политички сцени.

Предизвикот тежок, а плеќите крепки…! Летот, сепак, се вивна доволно за да ги онеспокои креаторите (во пазувите на власта) на враќawето на Македонија назад кон коминтерновскиот фантазиум и југословенскиот кристалосрбизам! Тие ги пуштија своите тајни служби за да ги скршат шаторските “крилца”, оти биле преблиску до Собранието, од каде “пукале” кон институциите на системот!

А петнаесеттемина, симболизирајќи се во наменскиот Студентски весник “Давид и Голијат” како библискиот Давид, во името на чистиот образ, му порачаа на Голијат, показен во лицето на тогашната комунистичка власт: “За соживот – ДА, за гета – НЕ! Протестираме против Законот за употреба на јазиците на националностите на Педагошкиот факултет, против квотата за упис на националностите на факултетите...

Ние студентите од Македонија, тргнувајќи од разни размислуваwa и бараwa, како и од односот на власта кон нас, решивме да го изразиме своето незадоволство преку мирен протест.”

Што ги мотивира да го кренат својот глас?

Видливото конструирање на слепило среде бистриот поглед на македонскиот народ!

Штрајкувачите обнародија дека гледајќи ги своите колеги Албанци од Педагошкиот факултет во Скопје, кои бараат наставата целосно да се изведува на нивниот мајчин јазик, а поаѓајќи од фактот дека во Република Македонија има голем број националности, “…се прашуваме што би се случило ако секој побара наставата да се изведува на неговиот мајчин јазик. Што би се случило во Храмот Божји, во Црквата,

ако се држат проповеди на повеќе јазици? Ако ги земеме предвид и установите од локален карактер т.е. општините, а таму: топоними, фирми, разни реклами, судови, болници и сите останати за кои е потребна писмена документација…..се прашуваме - до каде сето тоа може да доведе? Ако земеме предвид, исто така, дека Република Македонија е мала држава со два милиона жители, со неразвиена индустрија, земјоделство и сите останати стопански гранки, потоа со најнизок стандард, со оклу 200.000 пензионери, 300.000 невработени, 200.000 стечајни работници – јасно е дека спаѓаме во неразвиените земји. Земајќи ја предвид, исто така, оптовареноста на бухетот кој не може да ги финансира основните потреби за обезбедување на привиден "мир", дали постои можност за воведување на повеќејазичност? Замислете што с# би било потребно за употреба на јазиците на националностите во театрите, кино-претставите, фолклорните групи, на фестивалите и во други сегменти од културата, образованието... Наидуваме на еден страшен парадокс! Замислата за соживелство со повеќејазичност би била само галиматијас во кој секоја националност би се групирала на местата каде ќе се употребува нивниот мајчин јазик. Тоа покажува дека моделот замислен како вакво "соживелство" доведува до гетоизирање и е крајно неприфатлив."

Следеше објавата на растечката поддршка во јавноста на барањата на овие млади луѓе. Над 200.000 македонски граѓани, студенти речиси од сите факултети, средношколци и други се определија за поддршка на штрајкувачите. Во "давидовата" книга почнаа да се потпишуваат асистенти од Педагошкиот и други факултети, пратеници од македонскиот Парламент, а вест на денот беше посетата на шаторските крила на тогашниот поглавар на Македонската православна црква, Неговото блаженство архиепископот охридски и македонски Господин Господин Михаил, кој исто така го стави својот потпис под барањата на овие млади луѓе. Тоа поттикна неколку десетици илјади интелектуалци и други граѓани да ја дадат својата поддршка на барањата на штрајкувачите со глад. Наставата на повеќе високошколки установи беше бојкотирана во знак на поддршка на барањата од шаторите во скопскиот парк "жена борец".

Алармите во кабинетите на Претседателот на државата, на Спикерот на Парламентот и на Премиерот беа вклучени со црвеното светло! Никој од нив не размислуваше дека на сцената се случува нормален излив на незадоволство на народот од политиката на тогашната власт, туку во петнаесеттемина, а посебно во водечкиот диптих на штрајкот и на демонстрациите, Филип Петровски и Мирјана Китановска, видоа непријатели број еден на уставниот поредок на Република Македонија и побрзаа нивните имиња да ги впишат во графата "опасни" на Службата за државна безбедност и контраразузнавање!

Значи, власта се исплаши од вистината и од фактот дека во март 1997 година во Република Македонија се случуваше младинска македонска пролет, олицетворена во слоганот на студентите од Богословскиот факултет "Свети Климент Охридски" од Скопје: "Спаси го Господе Твојот народ македонски".

Овој слоган силно одекна во многуилјадната штрајкувачки разбранувана маса низ целата држава. Но, најмногу во челното штрајкувачко раководство. Тие го тагуваа, го анализираа и над с# го сакаа меинстримот. Беа подготвени за него и да умрат. Да, преку гладувачката непомирливост со обидите на тогашната власт во Република Македонија да тргува со она најсветото во македонската држава - честа и достоинството на македонскиот народ и неговиот суверенитет, кои беа ставени на проба со Законот за употреба на јазиците на Педагошкиот факултет во Скопје, кој требаше преку ноќ да заличи на оаза на антиунитаризмот, а тоа значи на (не)мирот, кој демнеше притаен на повеќе скрити места на човечката неискреност, неправда, па и злоба, вешто обвиткани во кожурците на големосрбизмот, големоалбанизмот, големогрцизмот и разни други "изми", а суштински обликувани како убиствено оружје во рацете на антимакедонизмот!

Против кого?

На другата, на вистинската страна, беа македонскиот народ со својата суверена и независна држава, која за него никогаш не била друга, освен Македонија, и која отсекогаш ја чувствувал како свој топол дом, па и како свет храм. Но, токму народот и државата беа измамени со

наводната привременост на нејзиното свесно променето библиско и уставно име Македонија (за која Претседателот на државата потпиша да се вика ФYРОМ – алијас БЈРМ). Тоа беше ставено на масата на надворешната антимакедонска кодираност, што непомирливо го распламени огнот на незадоволство кај демонстрантите. Зашто, сознанијата беа погубни: играријата со името Македонија трбаше да рефлектира и внатре, во самата држава, заради задкулисната испланираност таа да се федерализира, обезличи, одмакедончи, па, ракавицата во лицето на македонскиот народ беше фрлена преку споменатиот закон за Педагошкиот факултет.

Здоболе многу раната зададена од внатрешниот јудаизам искариотски, во чии раце тогаш беа и чеканот и наковалната. И наместо да коваат неуништливи златници со бесмртниот код **М** на библискиот богоним Македонија, тие направија сплотиум со долговековното раскодие, чии заговорници сакаа од Македонија да направат само обична провинција, а од македонскиот народ – некакви коминтерновски коцки за балканските, европските и други полит-дипломатски казина!

Штрајкувачкиот диптих пак не намрази никого. Ниту, пак, нивните најблиски соработници. Отворајќи ги своите срца, полни со љубов и кон јудаистичкиот искариотизам во Македонија, и почнувајќи го секој нов ден во раскрилените шатори во паркот “жена борец” со молитвата: “Господе, прости им, не знаат што прават”, всушност го насочија народот, тој чудесен меинстрим, кон правдата како љубов и кон грешните (ако имаат очи ќе видат и ако имаат уши ќе слушнат) за да им се помогне да се одгреоват.

Затоа, Филип и Мирјана повеќе сакаа светлината на нивните расфакелени души да ја видат и вистински да ја воспримат луѓето од тогашната власт во Република Македонија, на кои требаше да им се развидели за да видат дека вулканот македонски еруптира. А штом таа лава потече, доцна ќе биде да се сопре. Затоа, челниците на штрајкот не дозволија од нивните раце никој да ги избие следните вредности:

- Евангелието на правдомислието,

- Крстот на правдољубието и
- Камбаната на правдогласието.

И…победија!

Меѓутоа, сето тоа требаше да наликува дека нема победени, дека сите се победници! Затоа на 14 март 1997 година се случи 63-та седница на Собранието на Македонија, на која, по предлог на Владата, односно на нејзиниот премиер Бранко Црвенковски, беше наметнато да се расправа за меѓунационалните односи во Македонија, наместо вниманието да биде сконцентрирано на прецизно формулираните барања на штрајкувачите. Власта и натаму сакаше да ги држи настрана штрајкувачите и нивното ремек-дело, штрајкот со глад, кој го наситуваше духот човеков, претворајќи го во расфакелена светлина во очите на праведниците, кои за претстојните парламентарни избори го најавија отворањето на тешко корозираните катинари на вратите кои водат кон демократијата – претходницата на честа, правдата и вистината. Бројот на тие праведници се зголемуваше од ден-во ден. И власта мораше да падне на колена и да преговара со врвното раководство на штрајкувачите. И не само тоа: беше прифатен и ставот на Штрајкувачкиот одбор нивниот претставник, харизматичниот бестрашник Филип Петровски, да настапи пред пратениците во Парламентот на 63-та седница. За жал, не знаеме, дали Премиерот тогаш почувствува барем малку грижа на совеста, осенчен во тие мигови од сенката на младиот Филип Петровски, која неминовно се распосла од говорницата, зад која Филип беше исправен како горостасен Македониум, протегнувајќи се кон оние кои гореа од желба да ги видат него и неговите истомисленици-штрајкувачи (читај: правдољупци) претворени во сенки, на кои не им е дадено да се извишуваат повисоко од подот и врз кои може да се гази! За есдеесовска жал, Филип Петровски тогаш влезе во историјата на македонскиот демократски парламентаризам како најмлад претставник на македонскиот народ кој учествуваше во работата на 63-та собраниска седница. Да, не како пратеник, бидејќи тоа не беше, туку како созревачки

студент по филозофија, младински лидер со типичен македонски код и како заговорник на вистинољубиeто. Ним, на неистомислениците во македонскиот Парламент, тогаш тој им ја остави само сопствената сенка за да си го задоволат својот воспитанички порив на луѓе кои газат преку с# што им е препрека на властодржечкиот пат…та, дури и преку живи луѓе доколку тие се на другата страна. Сеедно дали се млади или не!

-Трема…можеби имав на почетокот. Но, штом почнав да говорам, знаев дека веќе враќање назад нема. И храброста и гордоста сами по себе набликнаа во дамарите, па говорев како и јас да бев пратеник, вели денес Филип Петровски.

Но, не може да се одмине фактот дека тогашната опозиција успеа да наметне да се расправа за актуелната состојба, односно за последиците врз животите на младите учесници во штрајкот со глад, за нивните барања… Инсистирањето беше да биде повлечен фамозниот Закон за јазиците на кои се изведува наставата на Педагошкиот факултет “Св. Климент Охридски” во Скопје. Меѓутоа, позицијата, пак, останувајќи до крај доследна на својата федералистичка ориентација, а во улога на антипод на чесната, достоинствена и креативна демократија, расправата успеа да ја смести во и онака вжештената рерна на меѓуетничките односи. Значи, вешто осмислен дневен ред с# со цел да се предизвикаат пошироки импликации. Позициската смисла беше, актуелните настани поврзани со штрајкот, да добијат димензии надвор од “коцката на нормалитетот” која беше најсоодветна за самиот настан. А крајната цел на тогашната власт беше по секоја цена да се поврзат Штрајкувачкиот одбор на младите студенти и средношколци и ВМРО-ДПМНЕ – партијата која во Македонија ја разбранува застојаната баруштина од наследените општествени односи градени од страна на СКМ, од кои СДСМ не сакаше да отиде подалеку ниту за педа. Напротив, тогаш владејачкиот СДСМ само ја искористи агонијата меѓу споменатите и новите односи кои неминовно се наметнуваа како основен постулат на целосниот суверенитет на македонската држава, спроведувајќи приватизација на општествениот капитал во која единствено негови луѓе стануваа сопственици на цели фабрики и тоа само со промена на името и со невиден арамизам во практицирањето на приватизацијата (се

разбира, со помош на судовите), во која најголеми страдалници беа работниците – класата во која се крстеше токму Сојузот на комунистите – таткото и мајката на СДСМ. И токму во жижата на преку ноќ уништената домашна економија, на семејните бухети, кои од нормална егзистенција одеднаш продуцираа беда, глад, растројства, опасно немилосрдие и какви ли уште не црнила, односно антихуманизми меѓу луѓето, пратениците на СДСМ, поддржани од актуелната сдсмовска власт, успеаја на споменатата 63-та седница да ја сместат расправата за штрајкот со глад во рамките на меѓунационалните односи, издигнувајќи ги токму нив на највисокото рамниште за да ја наметнат вината за нивната иритираност и назадување токму врз ВМРО-ДПМНЕ и Штрајкувачкиот одбор. Значи, на повидок беше неверојатна политичка психопатична афродизија на тогашната власт, а посебно на пратеничкиот состав на позицијата!

Спротивно на таквиот ненормалитет, Филип Петровски, штом му беше укажана можноста, спокојно се упати кон говорницата, поздравувајќи ги присутните со: “Дами и господа…!”

Беше тоа глас на штотуку заврзани органски сегменти со бесмртниот македонски национален метаболизам, кој во себе ја носеше цврстата гаранција на меинстримот дека отстапување нема да има од зацртаната борба за вистинскиот унитаризам на македонската држава, што е гарант и за нејзиниот суверенитет, па и за целосниот територијален интегритет во крајна линија.

Тогаш тој рече дека “…денеска е, ако не се лажам, дваесет и седмиот ден од студентските протести и единаесетиот ден од штрајкот со глад на дел од Организациониот одбор. Во тој штрајк со глад сум и јас, така што ќе ми простите ако на моето лице забележите извесна слабост. Не затоа што говорам пред Вас како голем дом, како многу луѓе, туку затоа што штрајкувам со глад 11 дена.

Ние очекувавме дека ќе говориме меѓу првите, па потоа дека ќе се јават 60, 80 луѓе кои што ќе ни судат, (такво сценарио беше предвидено-з.м.). Меѓутоа, си уште не е доцна откако ние ќе проговориме, говорам ние, затоа што говорам во името на сите што се надвор, во шаторот…не е доцна да се јават повторно дискутанти кои што ќе ни разобличат и кои

што ќе и  покажат на македонската јавност колку ние грешиме и колку ние не сме во право.

Морам да нагласам уште еднаш дека ние во знак на протест, поради тоа што тројца од нас веќе паднаа, не сакавме тука да дојдеме. Меѓутоа, слушајки го говорот на премиерот Црвенковски вчера, се одлучивме, сепак, да дојдеме тука и малку да реплицираме.

Значи, уште еднаш да повторам, Ви се обраќам од името на Организациониот одбор на протестот на студентите. Должен сум веднаш да Ви кажам дека меѓу нас (и актуелната власт и пратениците од позицијата-з.м.) постои големо недоразбирање. Ние не баравме расправа за меѓунационалните односи, како што стои во барањето на Владата за оваа седница. Ние знаеме дека Република Македонија не е, на пример, Европска унија или некоја конфедерација за да се зборува за меѓунационални односи. Ние не баравме ниту расправа за меѓуетничките односи, како што раководството на Собранието ја насловило темата на денешната седница. Ние од Вас бараме во согласност со вашите надлежности да ги преземете сите потребни мерки по следниве наши барања:

***Прво****, донесување на закон по итна постапка за престанување на важноста на Законот за јазиците на кои се изведува настава на Педагошкиот факултет "Св. Кирил и Методиј" од Скопје.*

Од страна на Уставниот суд на Република Македонија побаравме укинување или поништување на Законот за јазиците и нашите ставови во врска со тоа подетално ги образложивме во иницијативата. Во оваа прилика ќе цитираме само дел од Одлуката број 100/94 од 25 јануари 1995 година и одлуката број 99/94 од 25 октомври 1994 година, на Уставниот суд, со кои што Уставниот суд веќе создал уставна практика во смисла на примена на членот 7 од Уставот на Република Македонија. Отворен цитат: "Во согласност со членот 7, став 1 од Уставот на Република Македонија, во Република Македонија службен јазик е македонскиот јазик и неговото кирилско писмо".

Ставот 2 на членот 7 од Уставот на Република Македонија предвидува во единиците на локална самоуправа, во кои како мнозинство живеат припадниците на националностите, во службена

употреба, покрај македонскиот јазик и неговото кирилско писмо, да бидат и јазикот и писмото на националностите на начин утврден со закон.

Во ставот 3 на членот 7 Од Уставот на Република Македонија е предвидено дека во единиците на локалната самоуправа, во кои како значителен број живеат припадниците на националностите, во службена употреба, покрај македонскиот јазик и неговото кирилско писмо, да бидат и јазикот и писмото на националностите, под услови на начин утврден со закон.

Со наведените уставни одредби произлегува дека Уставот прави сосема јасна разлика помеѓу службен јазик и како таков го утврдува македонскиот јазик и неговото кирилско писмо на целата територија на Република Македонија и службената употреба на јазикот. При тоа предвидува кога припадниците на националностите, што живеат како мнозинство во единиците на локалната самоуправа, службената употреба на нивниот јазик и писмо да се уредува на начин утврден со закон. А кога тие претставуваат значителен број службената употреба на нивниот јазик, покрај македонскиот јазик и неговото кирилско писмо, да се уредува само на начин и под услови утврдени со закон.

Според тоа, од Уставот произлегува дека "на целата територија на Република Македонија покрај македонскиот јазик и неговото кирилско писмо не може да се применува и јазикот на националностите". (Завршен цитат).

Од Уставот произлегува и правото на високо образование на службениот македонски јазик на државата Македонија во согласност со член 7 од Уставот и не го суспендира правото на образование на припадниците на националностите, ниту пак ние тоа го бараме. Правото на високо образование мора да биде и е достапно и за припадниците за националностите, но под еднакви услови како и за сите граѓани на Република Македонија, имајќи ја предвид еднаквоста на граѓаните во слободите и правата независно, меѓу другото, и од националното односно од етничко потекло утврдено со членот 9 од Уставот.

Во ставот 2 во членот 46 од Уставот се утврдени условите за основање, вршење и престанок на дејноста на Универзитетот да се уредуваат со закон.

Педагошкиот факултет “Свети Климет Охридски” е дел, односно само еден факултет од еден Универзитет во државата, Универзитетот “Свети Кирил и Методиј” во Скопје, покрај постоењето на само уште еден Универзитет “Свети Климент Охридски” во Битола. Според тоа, од Уставот произлегува дека со закон ќе се уредуваат условите за основање, вршење и престанок на дејноста на Универзитетот, што само по себе подразбира услови за основање вршење и престанок на дејноста и на членките на Универзитетот, факултетите и другите научни установи. Универзитетот и факултетите подготвуваат кадри за целата територија на државата и затоа неговата дејност не е врзана за подрачјето на една општина или потребите на една националност, туку за потребите на сите граѓани на државата. Оттука и правото граѓаните високо образование да стекнат на службениот јазик на државата, односно на македонскиот јазик и неговото кирилско писмо, тоа беше првото барање поопширно образложено.

***Второ**, неотповиклива оставка на министерот за образование проф.д-р Софија Тодорова, поради дозволување на неуставен закон во нејзиниот ресор, неморал и нехуманост, бидејќи имаме штрајк со глад веќе 11 дена, министерот не најде за сходно да ги посети тие луѓе.*

Без разлика дали се согласува или не се согласува со нивните барања и морам да ви кажам во шега дека се договоривме да набавиме министерска фотелја, за да го задржиме министерското ниво и ја очекуваме министерката да дојде да ни посети и да види каква е нашата здравствена состојба. Нагласувам уште еднаш, без разлика дали се согласуваме или не во барањето.

***Третото**, наше барање е донесување на Закон за високото оразование со право и студентите да учествуваат во јавната расправа*.

***^етврто**, судентите не ова свое право да го остваруваат преку Сојузот на студентите и Диме Велковски, туку самостојно и демократски како студетите кои што размислуваат.*”

Притоа во реплика на Филип Петровски ќе влезе тогашниот спикер Тито Петковски.

**Тито Петковски**: “Г-дине Петровски , немојте да ги навредувате своите колеги, ве молам.”

**Филип Петровски: “**Во ред, јас стојам позади моите зборови.”

Говорникот продолжува:

***“Петто**, укинување на квотите на националностите за Високо образование, како услов за создавање на еднакви услови за упис на факултетите за сите кандидати независно од нивното етничко потекло.*

Ние знаеме дека Република Македонија не е Франција, а верувам знаете какви критериуми имаат за образование во Франција да се зборува за меѓуетничките односи. Ние Македонија ја знаеме и ја сакаме како европска држава, а во европска перспектива, терминолошкиот расчекор помеѓу Владата и Собранието може да се надмине со трет наслов на оваа седница. На пример, политиката на државата кон малцинствата. Во таа преспектива Вие би требало да ги разгледате правата на припадниците на малцинствата, врз основа на Рамковната конвенција за заштита на националните малцинства која што, знаеме ова Собрание ја усвои девето по ред во Европа, а се чини не ја почитува и посебно го нагласувам членот 12 став 3 во таа рамковна конвенција и членот 13 став 1 и 2 кои според нас ја појаснуваат позитивната дискриминација, како што популарно е наречена.

Ние, тоа не го бараме и не сакаме да се ставаме во релации кои што не се наш избор. Ние протестираме против нарушување, уште еднаш нагласуваме, на уставниот поредок во областа на образобанието и од Вас бараме да донесете системски закон за високо образование со еднакви права за упис на факултетите.

Проширувањето на темата со меѓунационалните односи, според Владата, односно со меѓуетничките односи, според Собранието, ја потврдува нашата теза дека во образованието се манипулира со вонобразовни цели, за мир во куќата на коалицијата на власт, за маскирање на вистинските проблеми во транзицијата, меѓу кои можеме да го спомнеме грабежот во Штедилницата ТАТ.

Пред некој ден од тројката на Европа претставена преку Грција, Англија и Франција, за чија што улога во нашата национална трагедија за

која што нема да зборуваме сега, беше испорачана, би рекле, нарачана декларација со поддршка на владината меѓуетничка политика исто како трите претставници на Европа да не знаат како кај нив се регулираат односите за националните малцинства. Меѓутоа, сето тоа за нас младите кои веруваме во демократија и хуманизам, не го прифаќаме овој цинизам кој е многу неподнослив, а Владата го прифати.

Покрај тоа што на седницата се поканети претседателите на партиите на вонпарламентарната опозиција, поканети сме и ние. Мораме да кажеме дека ние не знаеме колку е тоа деловнички исправно, бидејќи ни Вие немате деловник за работа, како што ние немаме закон за високо образование. Но, независно од тоа статистички и статусно сведени на декор, смислата на поканата ја гледаме во функцијата на демагогијата наречена решавање на проблемите низ институциите на системот, кои што гледаме како функционираат досега. Таа улога ние не сакаме да ја играме, ние имаме конкретни барања, веќе ви ги прочитав, Вие не ни одговарате. Затоа сето ова ни личи на соцреалистичка сеанса.

Инаку, само за ваша информација, која сигурно ја знаете, но не знаеме зошто ја премолчувате, на вашиот интернет, за кој што ние немаме пари за користење, Тетовскиот универзитет има дистрибуирано над 11.500 документи, еден од нив имаме за Вас, ќе ви прочитам извадоци да видиме што кажува тој. Доколку се согласите нема да читам на англиски, ќе преведувам директно.

“Албанците во Македонија се автохтона популација, како што се мнозинска популација во нивните етнички региони”. Пазете ова е дистрибуирано од таканаречениот универзитет во Тетово, а ние имаме информации дека Сорбона и неколку американски универзитети се користат со овие информации. Ќе го поткрепам тоа понатаму уште малку.

“Албанците во Македонија немаат друг избор, туку да бараат легализација на овој универзитет, без разлика на ставот на Владата”. Понатаму се вели, без разлика каков ќе биде позитивен или негативен.

“Колку побрзо оваа реалност е разбрана, толку подобро за сите жители на Македонија”. Потписници се сите албански субјекти. Натаму, Тетовскиот универзитет во курсот на академската година ќе има 1.300

студенти, а не 150 како што тврдеше некој, од кои половина се девојки, 150 професори кои што се сите жители на Македонија. Јас се сомневам во тоа. Тоа се вели во овој документ кој што е дистибуиран на интернет, кој што ни го донесоа некои студенти.

Незаборавајќи го сето она што се случува надвор ќе морам уште еднаш да се обратам до Министерството за внатрешни работи, кое што прилично некоректно постапи спрема нас. Не знам дали е тука министерот? Нема да објаснувам што се се случи, веројатно добро знаете. Меѓутоа, ќе го замолам министерот да ги контролира малку подобро службите, некои служби кои се чини се излезени надвор од контрола на Министерстовото за внатрешни работи и кои што вршат психичка тортура врз сите нас. Ако е и тоа дел од играта, ако мора да се изврши врз нас таков притисок, ние го прифаќаме. Меѓутоа, би го замолиле министерот, ако е тој што ги котролира, или ако е некој друг, барем девојките да не бидат малтретирани од службите за државна безбедност, да не им се закануваат дека ќе завршат во корпа за ѓубре и нивното тело ќе биде најдено во Вардар. Ова може да ви биде смешно, можете да се оградите сите од ова, нема проблем, меѓутоа треба да ја проверите оваа информација и да видите како функционираат тие служби.

И за крај, уште еднаш би рекол, народот нема пари за интернет, тој ни лепеше пораки на шаторот. Би сакал дел од нив да ги прочитам, без разлика што ќе се насмеете:

- “Ви благодарам што го откривте срамот што ние возрасните го носиме во себе”- некој чичко е потпишан;
- “Ми дадовте сонце” – Душанка;
- “Вие ја држите најголемата лекција за нас”;
- “Нека изчезне засекогаш срамот од клетото едноумие”;
- “Ја разбудивте Македонија”...

Со оглед на тоа што досега не најдовте време да расправате за нашите барања и со оглед на тоа што поминаа 25 дена од протестите, 11 дена од штрајкот со глад, ние бараме, Министерот за образование, а и целата Влада да си даде оставка. Уште еднаш нагласувам ние местото

си го гледаме кај нашите колеги надвор и да знаете и тоа е институција на системот.

Ви благодариме уште еднаш што моравте да ни сослушате.”

Парадоксот на македониумот, пак, и тогаш го потврди лицемерието на креаторите на власта. Ова (во пригодава) ќе го потврдиме со примерот на Филип Петровски, бидејќи и сите други имаа иста судбина: беа тапкани по рамениците како храбри и истрајни во борбата за достоинството, а во аналите на врвот на државната власт и на ДБК веќе им беа отворени тајни досијеа водени под шифри.

Агентите на современата УДБ-а, кои се обврзани да гонат државни непријатели (замислете!) од првиот ден им беа зад петиците не оставјќи им ги спокојни ниту нивните сенки! Каков грев направија тие кревки сенки? Никаков. Да, освен, ако некој им го припишува за грев нивното неумеење (поточно, несакање) да бидат лицемерни во својата борба против оние на кормилото од власта кои не смееја (и никогаш не смеат) да имаат гревови од кои страдаат и народот и државата.

Вистината, пак, за која се бореа тие млади луѓе, покажа дека само таа е извор на светлината со која се осветлува патот на нашиот судбоод како држава, како нација, па дури и како Црква.

На некои луѓе малку им беа и шест децении за согледба на таа Светлина, та останаа заробеници на Темнината која, природно, може да се гордее со моќта своето беспатје да го наметнува како “правопат” кон Денот. Власта во 1997 година не се помести ниту за педа од кривопатот. А од спротива и останаа само сенките на жедните за Светлината… Нејзините протагонисти ниту нив не ги споредуваат со себе си, бидејќи се плашеа оти разликите се суштински изразени дури и во сенките, кои се пројава на Светлината.

Патот кон Новиот Ден, кој се најавуваше со престојните парламентарни избори, го трасираа токму поборниците за повеќе Светлина во животот.

Авторот

***АКО БЕВТЕ СО НИВ, МАКАР И КАКО БРОЈКА ВО МЕИНСТРИМОТ,***
***ТОГАШ ТРЕБА ДА СЕ ГОРДЕЕТЕ ДОКОЛКУ СЕ ПРЕПОЗНАЕТЕ ВО***
***СВЕТЛИНАТА НА СОПСТВЕНАТА СЕНКА, ВРЗ КОЈА ЗГАЗИЛЕ ЛУ\ЕТО, БЕЗ СВОЕ ЈАС И БЕЗ СОПСТВЕНИ СЕНКИ.***

*ВРЕМЕТО НА МИМОЗИТЕ*

**(глава прва)**

***К***ако припадници на ова време и на меинстримот нема причина да не сте горди. Сепак, за да го препознаете овој, па и Утрешниот Ден, но и тие по него, пристапете му со гордоста во себе си, а пред овие редови застанете како пред огледало. ]е го почувствувате, или пак нема да го почувствувате пулсот на дамарите. Зависи од Вас самите. А без тоа попуста е надежта за себепрепознавање. Зашто, некој рече дека ова е времето на мимозите. Беше тоа една млада студентка на Катедрата по македонска книжевност, поетеса, која внедрена во случувањата, собра храброст да ја разбранува сопствената инспирација. Но, не знаеше за што повеќе, за каков сториум. Ако и  надвладее поетскиот, велеше: “Не ќе биде тоа само една песна…”. Како да сакаше да каже дека само љубовта на овие млади луѓе кон татковината и кон народот заслужува едно цело поетско посветение. А кога пред шаторот, во Паркот “жена-борец”, се загледа подлабоко во немирните очи на Филип и на Мирјана, тивко прошепоти: “Сега знам дека Македонија и македонскиот народ имаат своја иднина. Можат другите да мислат што сакаат, да имаат намери какви што сакаат, да прават што сакаат, нашата иднина никој не може да ја помести ниту за јота. Стои таму во недогледот од животот како Ѕвезда Деница и ни чека да ја сплотиме прегратката со предците и со потомците. Ете, тоа го заслужува моето пеење…”. Ако, пак, во неа надвладее прозниот наплив, велеше дека настанот треба да се смести

во современата национална историја на македонскиот народ (за жал тогаш не забележавме историчар на самото место. Можеби некој од нив само минал и заминал непрепознавајќи ја историјата во овој настан. Би сакал да бидам демантиран). Во ваквата инспирација на младата поетеса меинстримот би можел да и  биде облагороден со убава драма, или пак со збирка раскази, а можеби и со роман… Што и да биде создадено, ако добро се направи, критиката може да го оцени како ремек-дело. Зашто, инспирацијата беше несекојдневна, голема, историска…

Затоа секогаш летот на младите луѓе во животот посебно инспирира. Та, дури да е и со шаторски крила.

Но, тоа, очигледно, не важи за сите. Да не заборавиме дека сме опкружени и со надежници за кои времево во кое битисуваме е некое чудно, та и пречудно…

Како да им наликува на превртена мимоза со цветот надолу, а дршката нагоре, па како да сакаат да го видат овој восхитувачки цвет исушен! Ете, се нашле во истата градина, а во друго време и од други семенари засеменети и изртени, па по разлистувањето се разграниле, надевајќи се дека и тие на меинстримот ќе му подарат некој цвет макар налик на мимозата. Но, попусто… Без цвет се на распупието, оти времето на нивното расцутие веќе е зад ова време! Да, ова е ново време и се вика сегашност, кое не може да биде нивно, бидејќи има други, поинакви базични предуслови, во кои вирее само семето на сегашноста, а не на погубното минато, кое штотуку се вселува во депото на Темнината. Едноставно, непрепознатливоста е нивната судбина, која може да се промени само со простодушие на местото од лажногорделивоста. Зашто, под времето се останува во минатото, од кое со тажен поглед ќе ги набљудувате оввремието и идновремието како итаат без Вас по патот на новата надеж.

## *Псевдонимите*

Но, да одиме со ред во разобликот на оние кои ова време се обидоа да го сместат во пазувите на лажната надеж, од која излеговме со веднати глави, а кога го вперивме погледот во виделината ни вчудовидија: “Темел”, “Мона Лиза”, “Дама” и “Марта”… Тоа се псевдонимите на оние кои изникнаа во прадедовската ни градина. Да, како кокол! Но, благодарение на новите градинари кои ја раскопаа и ја облагородија стиљосаната земја-плодница, каколот е во највисоката етапа од заборавот на меинстримот.

Кумовите од Дирекцијата за безбедност и контраразузнавање при Министерството за внатрешни работи на Република Македонија, со овие псевдоними ги означија досијеата на оваа тајна служба кои во првата половина од деведесетите години на 20-от век (под контрола на СДСМ, односно под директорство на Добре Величковски - до 31.12.1997 год.) беа водени против ВМРО-ДПМНЕ, како и против Љубчо Георгиевски, Доста Димовска и Филип Петровски и тоа во рамките на суспецијалистичкиот аналитички (своевиден) центар наречен “македонски екстремизам”, наследен од тајните служби на поранешната СФРЈ, особено од таканаречената Контраобавештајна служба (КОС).

Тајното следење и прислушкувањето биле спроведувани со знаење на тогашните највисоки раководители на македонската држава. Во седиштето на ВМРО-ДПМНЕ оперативно-технички мерки биле спроведувани во многу наврати. Евидентираните се: 04, 09, 10, 11, 12, 13, 14, 15, 16, 17, 18, 19 и 20 октомври 1995, потоа на 25 април 1996, на 18, 19, 20, 21, 22, 24, 25, 26, 27 и 28 февруари, натаму на 19, 20 и 21 март, 15 и 16 мај и на 30 август 1997, како и на 29 октомври 1998 година. Во евиденцијата на тајната служба постојат и извештаи од разговорите со “кртот” во седиштето на ВМРО-ДПМНЕ, кој во аналите на ДБК е евидентиран со псевдонимот “Брчо”. Тој во жолтата зграда во центарот на Скопје шпионирал континуирано, а успеал да достави и извештаи на 11 ноември и на 10 декември 1997 година. Следниот извештај од овој

“крт” е доставен на 12 јануари 1998 година, кога оваа партија веќе испливуваше на површината од разбранетите политички води во Република Македонија. Оваа партија тогаш ја освои власта во Република Македонија, која ја водеше до 2002 година. Кон тогашниот лидер, пак, на оваа партија, Љубчо Георгиевски, оперативно-технички мерки биле преземани и во 1998 година. На тајната служба и на нејзините наредбодатели (од врвот на СДСМ) не им се веруваше дека човекот со тајно досие, за чија елиминација работеа “цела армија” тајни агенти, ќе дојде на премиерската функција во македонската Влада. Тогаш било прислушкувано и седиштето на ВМРО-ДПМНЕ!!! Доколку оваа тајна служба постои и функционира за заштита на уставниот поредок на државата, штитејќи ја власта легално избрана на парламентарни избори и хранејќи ја неа со информации за дејствувањето на непријателските елементи, тогаш прашањето е: За кого ДБК го прислушкувала седиштето на ВМРО-ДПМНЕ во 1998 година, кога оваа партија се подготвуваше да ја освои (читај – да ја преземе од СДСМ) власта во државата? Зашто, самиот лидер нема логика да барал применување на вакви мерки кон сопствената партија.

Тогаш, кои се имињата и презимињата на наредбодавците и извршителите на оваа гнасна работа? А кои се оние кои се дрзнале да применат оперативно-технички мерки кон самиот Георгиевски на 04 и 05 февруари 1998 година?

Потпретседателката на партијата, пак, Доста Димовска, била жртва на тајните операции на “удбашите” на 18, 19, 20, 21, 22, 24, 25, 26, 27 и 28 февруари, потоа на 19, 20 и 21 март, на 05 јуни и на 30 септември 1997 година, а Филип Петровски – на 18, 19, 20, 21 и 25 февруари истата година.

## *Поштедени*

Значи, ДБК не само што тајно ги следела и ги прислушкувала највисоките раководители на ВМРО-ДПМНЕ, туку и регрутирала шпиони, односно “кртови” во нивна непосредна близина и пошироко во редовите

на партијата, кои плукајќи на довербата, но и газејќи по сопствената совест, шпионирале играјќи ја најгнасната улога во животот – предавничката. Нивните информации завршувале пред началниците, односно директорот на ДБК и министерот за внатрешни работи, а од таму пред Киро Глигоров и Бранко Црвенковски, во чии кабинети биле осмислувани потезите на ДБК, која потоа преземаше потези за следење, контролирање, па и обиди за елиминирање на секаква организационо-политичка пројава во Македонија со десна ориентација и поизразит, понагласен чист македонски национален порив.

"Тајната" лежи во фактот дека во времето за кое станува збор, (1997-та), СДСМ и другите партии од левиот блок, кои имаа прокомунистички темели, бидејќи беа продукт на бившиот Сојуз на комунистите на поранешна СФРЈ, беа миленичиња на projугословенското (читај – просрпското) кадровско клише во Македонија, која се осамостојуваше како резултат на распаѓањето на СФРЈ. Истиот комунистичко-федералистички Сојуз на комунистите во Македонија само го смени своето име во СКМ-ПДП, за да се софистицира подоцна како Социјалдемократски сојуз на Македонија (СДСМ), чија книшка број 1 ја доби токму Киро Глигоров - човекот-ученик и воспитаник во школите во кои македонското национално достоинство не вирееше ниту во самата Македонија. Тогаш во Македонија беше опасно да си Македонец!!! Но, токму кадрите кои умееја да пливаат во тогашните диви (туѓински) води во Македонија, беа најподатливи за подоцнежните центри на Сојузот на комунистите и на неговиот осмислител, вечен идеолог и претседател Јосип Броз Тито. Глигоров беше едно од најзвучните имиња од ешалонот со просрпска ориентација во рамките на СКЈ, кои уште се наречени "децата на Лазар Колишевски"!

Најспорно во сета поставеност на работите во рамките на ју-федерацијата е фактот што југословенскиот врв, во кој имаше и македонски кадри, меѓу кои и Киро Глигоров, го затвори македонското прашање, наместо да го отвори и да му даде стратегиски димензии во рамките на југословенската, а посебно на македонската надворешна, но и внатрешна политика. И наместо првите луѓе на тогашните структури за надворешни работи (Сојузниот и Републичкиот секретаријат за односи

со странство), амбасадорите, конзулите и други да поведат дипломатско-политичка борба за правата на деловите од македонскиот народ кои беа принудени да останат да живеат на прадедовските огништа од распарчена Македонија (значи под окупација на Грција, Бугарија и Албанија) македонското прашање беше едноставно херметизирано и најбезобуирно беше сместено во депото на заборавот. Македонската нација одеднаш се соочи со редуцирано образование, историја, култура итн. Си што ќе се пројавеше со побележит македонски национален порив беше оценувано како “македонски екстремизам” и потенцирано како првостепена опасност по постулатите на идеологијата на југословенскиот федералистички комунизам.

За жал во ДБК тие луѓе беа поштедени и останаа без псевдоними!

Тоа им пречеше особено на младите Македонци.

## *Зошто?*

Филип Петровски тогаш немаше ништо заедничко со (не)времето кое со сигурност исчезнуваше зад неговиот грб. Затоа не знаеше за пројугословенската алхемиска лабораторија во Македонија, која по 1989 година си уште не беше деинсталирана… Ја чуваа противниците на времето на мимозите.

Да знаеше во 1997 година дека ќе биде во обработка на тајната служба, ќе појдеше во нејзиното седиште во Куманово или во централата во Скопје за да ги праша директорите, началниците, оперативците: Зошто?

Не би му требале одговорите на ова клучно прашање заради себе. Тој одлично знаеше што работи и во кои води запливува заедно со илјадници млади луѓе од редовите на македонскиот род. Беа национално осознаени уште од мали нозе во прегратките на своите родители – во семејства со предци, Македонци.

Тие од 1990 година македонското Александрово знаме со 16 зраци го извадија од заборавот и го издигнаа највисоко на сите делови од етничка Македонија, како и во деловите од македонскиот народ во

европските, прекуокеанските и други земји. Тие млади луѓе, во името на своите многувековни предци, во рамките на современата македонска национална историја, се искачија највисоко по недобројните скалила на Македонопростумот каде што во минатото, до 90-тите години на 20-от век, не можеше да повиree некое друго знаме (од македонската хералдика) освен туѓинските. Најдолго се вееше дотогашната југословенска, федералистичка тробојка, со петокрака во средината.

До 1998-та година имаше моќни поединци во самата државна власт на Република Македонија, кои себе си се нарекуваа Македонци, а беа со туѓинско милје во потсвеста и со немакедонски арсенали инсталирани на македонската почва, кои не ги заменија со ништо македонско, со никаков симбол или некое друго показание кое ќе зборуваше дека тие луѓе носат нешто ново во себе, нешто оригинално наше, македонско.

А логиката е: какви моќници во власта, таква тајна служба!!! Замислете ја ДБК до 1997 година... Колку ли илјади вмровци, натаму филипопетровци требаше да следи во Македонија и надвор од неа? За да има некакви резултати ќе прибегне кон проверената КОС-овска методологија: врбување нивни другари, роднини и пријатели заради шпионирање, обидувајќи се да го сосече во корен пламенот на македонскиот патриотизам, чие огниште нивните претходници упорно го згаснуваа повеќе од шест децении по налог на Белград, кој пак во антимакедонската борба беше во корелација со Атина, Софија и други центри. Иако тие антимакедонските потези ги влечеа секој за своја сметка, сепак, поединечно, на секоја од овие балкански машинерии за мелење на Македонци и беше битно какви потези влече Белград за деинсталирање на македонскиот национален генетски код и за негова замена со преобратување на Македонците во таканаречени "Југословени"!!! Наместо нејзините инспектори, началници, директори да се впрегнеа за справување со "Октоподот", поради кој околу 200 луѓе си ги одзедоа своите животи, тие удрија против светлината на македонскиот ореол пројавен од под напластијата на многусортните антимакедонизми под ова небо Господово.

Зошто не се случи тоа? Затоа што ДБК остана со истите, наследените кадри од поранешната СФРЈ, кои успеја да се затскријат зад параванот дека се “високи професионалци”! Дури станаа и новокомпонирани ВМРО-вци! Да, но со истатаројугословенска, односно просрпска идеологија во потсвеста! За жал, од 01.11.1998 година, кога ВМРО-ДПМНЕ дојде на власт не ја изврши клучната реконструкција (читај – “чистка”) и на цивилната и на воената тајна служба за безбедност. Тие мораа да бидат македонизирани за да може успешно да биде спроведена “револуцијата” на вистинскиот македонски патриотизам. Затоа истрагите, како претешката фасцикла за “Октоподот”, која имаше дури и парламентарно “кревање на прашина”, останаа во фиоки, недовршени, недоистражени. Нивните актери, пак, кои забија нож во грбот на борбата за македонската национална и друга вистина, продолжија со своето актерство во процесите на никогаш недопролетената (читај – недомакедончената) “македонска пролет”!

Од ова стојалиште, се чини, младите патриоти во шаторските крила правеа “дупка во вода”! Но, нивната победа, пак, од друга страна, е дотолку поголема и историска, бидејќи успеаја со својата борба и победа да се извишат и над своите тајни гонители.

Една година подоцна оваа историска лекција не беше доволно проучена од кадрите на ВМРО-ДПМНЕ од позиција на власт.

Филип Петровски не беше во позиција да се занимава со тоа. Иако по успешното реализирање на штрајкот со глад се потврди и како голем опозиционер, и како десничар, но и како демохристијанин, што беше силен показ за да му бидат широко отворени вратите за влегување во редовите на ВМРО-ДПМНЕ. Студирањето на философијата, пак, ќе му ги отвори и хоризонтите на неговиот интелектуализам најшироко што е можно, озарувајќи го неговиот здрав разум со светлината на вистинското, искреното и сеопфатното македонољубие. Затоа одговорите на горното прашање (зошто тајно досие за него) беа потребни заради нив – луѓето од левоориентираниот партизам, на кои (дури и по 1990 година) им беше доволно некој во народот да проговори некој опречен збор против оние кои тогаш наместо Македонија да ја прават вистински суверена, независна и унитарна држава, со

демократски фундамент во своите општествени основи, продолжија со својот комунистички синдром кој што од Македонија и од македонскиот народ близу шест децении правеа тесто, кое можеше да го меси секој како што знае и умее. Да, за свои цели, кои никогаш немале ништо заедничко со македонските. А не дај Боже некој да згазнеше макар на едно влакно од опашката на “глигоријанскиот октопод”, кој со запенети челусти беше подготвен да проголта си што мислеше поинаку, помакедонски во споредба со испраните мозоци на носителите на неокомунизмот од позиција на социјалдемократските инсталации во сите пори од животот во Македонија, кои всушност само станаа нови завртки и навртки во моќната машинерија за мелење луѓе, која се викаше СКМ.

Се разбира, вистинскиот одговорот на сопственото прашање (зошто ДБК во “Марта” да прави погрешен портрет за Филип Петровски) тогаш за него ќе изостанеше.

Но, тој ќе им советуваше ДБК-овците да не губат време со него и со неговите истомисленици, туку да се зафатат со гонење на вистинските непријатели на Македонија, на македонската нација и на нивните вредности, кои грчевито се бореа македонската држава да ја вратат во сојуз со пројугословенски предзнак. Тие уништуваа си што е македонско на национален, културен, образовен и друг план, обезличувајќи го македонскиот граѓанин со свесно исконструирана беда каква што не доживеал ниту во средниот век, ниту во турско, ниту во фашистичко време. Таквата беда тие луѓе ја нарекуваа политика на транзицијата!!! А, всушност, беше методологија на наметнување на немоќта на македонскиот граѓанин да размислува логички за сопствената судбина особено во текот на изборите, кога нивната добро проучена пропаганда задолжително ја пласираше девизата: “Сите се исти…!!!” А тоа значи на власт да останат веќе постојните социјалдемократи.

## *По 104 години*

Настаните од 1997-та година, предводени од Филип Петровски и неговите истомисленици, нивниот лет со шаторските крила, беа пресудни за доаѓањето на власт на Македонците со вмровски порив во душите и срцата и тоа за првпат од 23 Октомври 1893 година, од солунскиот нов (вистински) судбопис на македонскиот духовен, национален и државотворен опстој. Значи, по 104 години, борејќи се непоколебливо против антимакедонизмот произведен во многу странски работилници, но и во домашната оаза на мирот, која беше ставена како алка на алкарските антимакедонски игри за да биде наврена на копјето од залетаниот коњаник, веројатно претпоставен во вториот дел од референдумското прашање, со кој суверена Македонија од сопствената власт во 1991-та е исправена пред обврската да се здружува со некоја од поранешните југословенски држави. Ако тогаш се мислело, на пример, на Словенија, зошто по нејзиното целосно осамостојување власта во Македонија не пристапи кон сојузување со Словенците и нивната држава. Но, живата барометарот на тогашната власт во Македонија не ја мереше температурата на Алпите, туку се спушташе од Шара надолу, пак кон Белград за да се спасува што може да се спаси од Југославија, заради згрижувањето на Србија, наместо да биде воздигнувана Македонија како независна држава со целосен суверенитет, кој што следеше по распадот на СФРЈ.

Затоа Филип Петровски на челниците од тајната служба ќе им речеше да не трошат енергија, пари и други средства за да докажат дека македонските патриоти се екстремисти, а тоа значи и непријатели, бидејќи тие тоа не се. Во нивните срца клокоти неизмерна љубов кон Македонија, кон македонскиот народ и сите други граѓани кои искрено ја сакаат македонската држава.

Веројатно ќе беше прострелан со некој остар поглед на закоравените бирократи со несомнено КОС-овско наследство. Зашто, тогаш (пред околу една деценија) единствено во Македонија си уште беа

гонети Македонците поради македонскиот патриотизам во нивните срца! Тоа е тешко кривично дело, кое не смее да го прости никој доколку е барем во сенката на правдата. Кога-тогаш ова и сите други нивни (не)дела мора да бидат истражени и виновниците да се најдат на обвинителна клупа и пред судот на јавноста. Од нив треба да се срамат и нивните потомци, роднините, но и пријателите, доколку ги имале воопшто, осудувајќи ги како заштитници на носителите на антимакедонскиот синдром во Македонија кога таа веќе беше осамостоена како суверена и независна држава.

И уште еднаш да потврдиме дека е повеќе од сигурно дека младиот кумановец тогаш немаше да добие одговор на горното прашање. Тогашната власт во Република Македонија, чии наредби извршуваше оваа служба, македонскиот патриотизам и родољубие си уште ги третираше како “македонски екстремизам”! Да, како што се работеше шест децении претходно.

Интересно е тоа што ова прашање Петровски и неговите другари си уште не им го поставиле ниту на тогашните оперативци на УДБК, кои ја плетеле пајаковата мрежа околу нив, иако точно знаат кои се тие. Знаат дека и од нив нема да добијат точен одговор. Или, пак, само ќе им биде речено: ние ги извршувавме наредбите на нашите началници, а тие на повисоките истанци во МВР, каде пак задолженијата доаѓаат од највисоките институции на државата.

А одговорите на ваквите и слични прашања никогаш и никаде не се во жртвите. Затоа и предолго изостануваат.

Но, да одиме со ред...

## *ОБИД ЗА ИЗМЕСТУВАЊЕ НА ПАТРИОТИЗМОТ*

## (глава втора)

***С***местувајќи го Управата за државна безбедност и контраразузнавање при МВР во ресорот за македонски екстремизам, како предмет за опсервација (обработка, проценка и преземање евентуални мерки-з.м.), на досието со шифра "Марта" (софистициран жртвеник за главата на Ф. П.) му определува третман на државна тајна од строго доверлив карактер. Оперативниот работник на УДБК-Куманово, чие име во досието е пречкртано со црн фломастер, како и имињата на началниците и другите професионалци - (но, зошто, доколку Службата дејствувала во името на правдата, вистината и на народот и државата, во чие име и постои, односно во рамките на законската и друга регулатива), овој предмет го евидентирал на 13.03.1997 година под ев. бр. 332. Среќа во сета оваа несреќа е што техниката толку многу напреднала, па веќе и фломастерите се проуирни… Си е прочитано.

Тогаш да можеше некако да воскресне генијалниот Данте Алигиери и да дојдеше во Македонија, ќе се срамеше од своето ремек-дело "Божествена комедија". Тој ќе се инспирираше толку многу од македонскиот пекол, особено од чистилиштето со македонски код, така што ќе напишеше ново книжевно дело. Да, без рајот, се разбира! За него во Македонија си уште немаше место.

Токму припадниците на тајните служби, кои дејствуваат како поклоници кон луѓето на власт во Македонија, кои во себе си немаат цврста македонска кодираност и не можат да донесат ништо добро за државата, а уште помалку за македонската нација во судбинските времиња, какво што е транзиционото, се најголемите виновници и за пеколот и за чистилиштето наше македонско, чија најтешка последица е неединството на македонскиот народ во сите сегменти од животот.

Додека транзицијата ги зафати сите сегменти на државата, тајната служба како да остана настрана притаена во пазувите на левоориентираните политички структури предводени од СДСМ. Токму

затоа во појавата на ВМРО-ДПМНЕ на почетокот од деведесеттите години од 20-от век припадниците на оваа служба видоа поле за обработка, создавајќи непријатели таму каде што ги немаше, само да биде одбранет СДСМ и да не биде сменет од власт. Токму на таквата ориентација се жртви Филип Петровски и Мирјана Китановска, како и нивните најблиски соработници, од кои беа регрутирани шпионите заради разбивање на оваа млада македонска патриотска елита. Во државите со вистински лојална тајна служба, во одбрана на ваквите патриоти застануваат најдобрите разузнавачи, кои ги заштитуваат тие млади фиданки од наездите на странските тајни служби, секоја за свои интереси. Тие интереси во Македонија ни оддалеку не се македонски.

Но, иако веќе рековме, ќе повториме дека тајната служба во Македонија не го виде антимакедонизмот во македонскиот двор само затоа што (и по доаѓањето на ВМРО-ДПМНЕ на власт во Македонија од 1998-2002 год.) не беше суштински трансформирана. Не се успеа таа да биде вградена во еден софистициран македонски код, чие дејствување мораше да се превоспостави врз постулатите на вистинскиот македонски патриотизам. А тоа значи секавично расчистување со КОС, која во својот стратегизам имаше развиено отворен фронт против поборниците на чистиот македонски патриотизам, фабрикувајќи од Македонци некакви Југословени со цел да исчезне македонската нација од етничката карта на Балканот и пошироко. Останаа кадрите кои го влечеа јаремот и плугот на КОС врз македонската нива, која се подготвуваше за засејување со предавничкото сојузничко семе со Србија. Иако за тоа постоеја сигнали од пријателите на Македонија и на македонскиот народ. Но, како да немаше кој да го согледа сигнализираното! Наместо на ваквите сигнали да се погледне со широко отворени очи, во 1999 година им се допушти на силите на антимакедонизмот да ја демолираат Амбасадата на Соединетите Американски Држави во Скопје! Затоа успеа, исто така, да избие на површина и аферата “Големото уво”, која ја отвори Бранко Црвенковски мафтајќи во рацете со тајни документи. И не само тоа…

Моќта на тајната служба наместо со чист македонски патриотизам (како германската со германски, руската со руски, француската со француски, чушката со чешки, полската со полски патриотизам итн.), за

жал, продолжи да се мери со онаа на бившојугословенската (читај – просрпската) КОС. И доколку некој ги попречеше во нивните стремежи, иако сомнителни, тие веднаш го сместуваа со главата врз жртвеникот, наместо да ги преиспитаат сопствените сомнителности поради можната пеколијада во практиката, од што дури и најмоќната Филипова, односно Александрова Македонија, би станала најобична провинција.

За нив и протекторатот е држава, само тие да се на власт!

Значи, трагикомедија…! Еве зошто…

## ***Предлог***

Во предлогот (Н-26624) на УДБК-Куманово од 13 март 1997 година (ев. бр. 331) стои дека врз основа на членот 49 од Правилникот за работа на ДБК (посебен Службен весник на Република Македонија број 10 од 31.10.1995 година) се бара Филип Петровски (роден на 28.05.1972 година во Куманово, државјанин на Република Македфонија, студент на Филозофскиот факултет во Скопје) да биде заведен за оперативна обработка! Решено е “лицето да се води под псевдонимот “Марта”.

Во образложението стои дека “расположивите сознанија кои се оперативно потврдени недвосмислено го потврдуваат фактот дека Филип Петровски се пројавува како еден од главните креатори и организатори на екстремните активности од позиции на македонски екстремизам на нашето подрачје и пошироко.” Замислете што стои во ова образложение: “Имено, Петровски со своето однесување се диференцира како човек кој поттикнува на екстремно однесување истакнувајќи се како предводник.”

Оваа негова карактеристика УДБ-ашите со социјалдемократски код не само што нема да ги израдува (а би требало доколку во нив има нешто барем малку македонско), туку ќе ги вхаши поради поривот на филиповото младешко срце да предводи и да ги победува, но исклучиво носителите на гонорејската бактерија во чистото македонско национално ткиво.

Целта, пак, на "удбашите" од ДБК била допрва "да се потврдат и дополнат овие сознанија, да се изготви валидна судска документација, заради попречување и оневозможување на неговата екстремна активност."

По ваквиот предлог на началникот на Втората управа, директорот на ДБК донел решение за заведување на Филип Петровски за оперативна обработка со псевдонимот "Марта", односно за негово втиснување на списокот на државни непријатели. Не дека тоа имаше некаква врска со вистината, туку суштината лежеше во фактот што тој и неговите истомисленици не се согласуваа и реагираа против политиката на СДСМ. Зашто, Филип Петровски, како што тврди и самиот, никогаш и никаде не повикал на насилно уривање на уставниот поредок на македонската држава. Напротив, се борел за негово зацврстување, а дека тоа не може да се постигне со политиката на социјалдемократите, бидејќи тие се наследници на комунистичката политика во нашата земја, која на македонскиот народ му донесе само континуирано неединство кое со децении беше продлабочувано само за да се одржат на власт ракатка луѓе од Водно.

Во планот на кумановската УДБК стои дека кон Филип Петровски ќе бидат преземени следните мерки и активности:

- Истражување на неговата средина по место на живеење и студирање со цел изнаоѓање на погодно лице заради оперативно ангажирање (читај: шпионирање!!!-з.м.);
- Подготвување преглед на истомислениците на ОО "Марта", за кои ќе биде извршено целосно оперативно проучување. Со нив селективно ќе биде разговарано со тежнение за нивно ангажирање (се разбира, за шпионирање на сопствениот другар-з.м.);
- ]е биде изнајдено и погодно место заради формирање на база за опсервирање спрема пунктовите каде се собираат истомислениците на ОО "Марта" заради нивно откривање и фотодокументирање;
- ]е се работи на потврдување на податокот дека Филип Петровски конзумира дрога, со цел комбинирање на оперативните

потези спрема него. (Срамно размислување, бидејќи нема никаква врска со вистината. Филип никогаш не ни допрел дрога. А смислата на ваквата ориентација е тенденциозна за негово елиминирање по секоја цена од активностите против политиката на СДСМ!!!)

- Детално проучување на односите во неговото семејство (по мајка и татко), фамилијарните врски, нивната поврзаност со безбедносно интересни средини во земјата и во странство заради доаѓање до сознанија со кои може да биде компромитиран Филип Петровски. (Значи, плиткокарактерни поединци во ДБК биле подготвени дури компромитирачки да го урнат угледот на еден млад човек, да му го уништат животот само затоа што тој не беше во социјалдемократската фела.

За среќа на Петровски во 1998 година неговата партија ВМРО-ДПМНЕ дојде на власт за да не продолжат гнасните игри од тајната служба кон него и кон неговите истомисленици). Но, најтешко му падна сознанието дека ДБК се определила за оперативно проучување на **“МА-**рта2” (наша шифра заради заштита на едно негово блиско лице). Инспекторите решиле да откријат од каква природа е врската на тие двајца млади луѓе, кои веројатно кога биле заедно ја негувале илузијата дека конечно живеат во суверена и демократска Македонија, без да помислат дека некој ги бербати и нивните сенки. Зашто, замислете целта на УДБ-ашите била личноста да биде врбувана за соработка со нив за да можат преку неа да му дишат во вратот на Петровски. Значи, биле бескомпромисни, бидејќи побарале примена на ОТС (оперативно-технички средства-з.м.) во договор со Втората управа (значи, прислушкување, снимање – з.м.).

## ***“Ме”(како “македонски екстремизам”)***

Го проследуваме оперативниот извештај за извршената “целосна проверка” на **“МА-**рта2” од Куманово. Во овој документ е запишано дека оваа мерка е применета “…со цел утврдување на лицата со кои контактира Филип Петровски од Куманово, кој претставува интерес на

ДБК по линијата на работа “МЕ” (македонски екстремизам!!!)… Извршена е целосна оперативна проверка за лицето **“МА-**рта2” од Куманово.”

Овде точно е наведено кои се родителите на **“МА-**рта2”, што работат, каде и со кого комуницираат. За таткото пишува дека е “чесен и мирен човек, комуникативен, омилен во средината каде што се движи, политички е неактивен. За мајката, пак, е наведено дека е склона кон кавги со соседите, а политички не е ангажирана. И двајцата не се евидентирани во службените евиденции на ДБК и на криминалистичката полиција.

Откога бил подготвен планот, оперативците на ДБК пристапиле кон “целосно оперативно проучување” на четворица пријатели на Филип Петровски (Дејан Димковски, Зоран Паневски, Тони Јакимовски и Игор Димковски) сите од Куманово, инаку истомисленици на ОО “Марта”. Оперативците на ДБК биле ангажирани да ја испитаат можноста во оваа група да пронајдат шпион “заради следење на екстремните активности на ОО “Марта”. За жал, во тоа е успеано. Неговиот идентитет е пречкртан со фломастер.

-Но, јас точно знам кој е тој, вели денес Петровски.

Во моментите додека разговараме со Петровски за овие грозомории, кому му е многу тешко поради фабрикувањето на предавници од страна на ДБК, сепак, длабоко во себе се прашував: Дали тој ја знае Господовата мисла од Евангелието, иакажана на Тајната вечера, која гласи: “Но, ете, раката на оној што Ме предава е со Мене, на трпезава.”

-Бевме неразделни, гледиштата ни беа неподелени, Трпезата на гладта заедничка. Ме исполнуваа со задоволство размислувањата кои одеа подалеку од навидум дефинитивните ставови си со цел во нашите гласни размислувања и настапи во јавноста да бидеме покреативни од вчера, да го мобилизираме мнозинство во запирањето на натамошното паѓање на Македонија кон федерализација, што македонската младина во никој случај немаше да прифати, вели денес Филип Петровски, додавајќи: -Ме болат и душата и срцето од сознанието дека во очи ме гледале и во вратот ми дишеле предавници - сознание до кое дојдов при разлистувањето на моето досие “Марта” кое го добив од МВР. Тие биле

луѓе со кои бевме на истата Трпеза на гладта, би рекол на највозвишената Трпеза на љубовта, од која обилно ја делевме со народот духовната храна на надежта дека ќе победиме. Ние победувавме, а тие ни предавале. Мене тогашната тајна служба во Република Македонија не ме изненадува многу. Таа беше наследена од југословенскиот федерализам, кој долги години во македонската транзиција таа останувашe недопрена правејќи "дар-мар" во најздравите ткива на македонската национална самобитност.

Очигледно, Филип Петровски им задал сериозни главоболки на оперативците на ДБК, па покрај кумановската експозитура, морала да биде ангажиран и скопскиот оперативен центар. И тоа, замислете: заради истражување на неговите активности во "групациите кои заговараат екстремно однесување"! Службата се намерачила да знае за секоја задача, цел, намера, за организациската поставеност на најблиските другари на Петровски.

*БЕЛЕШКИТЕ*

**(глава трета)**

***Б***удните очи и кон македонското небо и кон македонската земја беа вкрвавени. Да, од големите несоници како последица од појавата и дејствувањето на македонското етничко тло на новата макетонска партија ВМРО-ДПМНЕ. Седум години поради тоа структурите на ДБК беа во агонија.

Си правеа да биде збришана оваа партија од картата на македонскиот плурализам. Но, очите на нејзините професионалци, сепак, на крајот останувaа само без сон, вкрвавувајќи се до степен на тотална (не)грижа на совеста, што беше плод на нарушените прокомунистички соодноси на политичката маса, која си уште не беше исчистена од трошките и петната на веќе одминатиот југофедерализам. Во скопската населба, односно општина Шуто Оризари (популарната Шутка) тоа многу брзо се заборави и луѓето со отворени очи погледнаа кон иднината, радувајќи и  се на суверeноста на македонската држава.

Во ДБК, пак, си уште се плетеа пајакови мрежи против оние кои во македонскиот Парламент во постјугословенска Македонија се бореа за суверена и независна Република Македонија, за македонска армија, за македонски пари, за македонски репрезентации. Оваа служба ги заштитуваше државните функционери кои одговараа дека “суверена Македонија, само преку нас мртви…”, а ги прогонуваше оние кои го донесуваа новото време, олицетворено во новите општествени односи протежирани од меѓународната заедница, кон која Република Македонија (осамостоена по распаѓањето на СФРЈ) треба да тежнее како заинтересирана за членство во Европската унија.

## *Нечиста крв*

Доаѓањето на ВМРО-ДПМНЕ на власт во 1998 година има исклучително историско значење за Македонија и за македонскиот

народ. Меѓу другите работи, капитална е доблеста на вмровските пратеници за донесување на законскиот пропис во 2000 година за отворање на политичките досиеја. Од нив беше прочитано, односно е извлечен заклучокот дека ДБК не само во ЕУ, туку секаде би одела, но само со СДСМ! Не можеше така лесно и брзо да си ја очисти крвта од крвната група YУ која на нивните раководители, началници, оперативци и шпиони им струеше и низ најситните капилари.

Такви сигнали ќе бидат појавени во март 1997-та кога во ДБК ќе биде вклучен црвениот сигнал поради појавата на млада македонска елита со патриотски набој, која ќе реши правдата да ја побара преку сопствената саможртва, бидејќи немаше намера да се исцрпува со луѓето на власт, кои на своите работни маси си уште имаа препораки на српски јазик и со карахиќево писмо!

Со појавата на младата македонска елита, со кумановски "происход", во Куманово на нозе беше кренато си што можеше да ја брани и одбрани тогашната државна власт предводена од СДСМ. Во тој галиматијас, се разбира, предничеше ДБК, која веднаш групацијата, на чело со младиот философ Филип Петровски, ја смести во линијата за обработка наречена "македонски екстремизам" и ја спакува во досието за оперативна обработка "Марта", кое во наредното време ќе стане синоним на правењето дупка во вода од страна на оваа служба, додека вистинските непријатели ја задушуваа Македонија во небит, пројугословенизам, великоалбанизам, пробугаризам, прогрцизам итн. Таквата греда во очите на тогашната актуелна власт не беше видена, а се фатија за сламката, или подобро кажано за пламенчето кое на Македонија и ја донесуваше единствената светлина на патот кон евроатланските интеграции без кои Македонија ќе беше само обична пустина на Балканот на која ќе се котеа разни отровници и уверови!

## *Мајката*

Така, "Марта" веднаш беше внесена во една од алхемиските лаборатории оставени од злогласниот југословенски КОС, во која

веднаш се пристапи кон анализи и борба за софистицирано “размартување” на “Марта”. Инсталирани се најсовремени прислушни уреди низ кои на 05 март истата година бил снимен “опасниот разговор” на “Маца”, Емил и Мирче Е. Што си проговориле овие слободни граѓани преку телефон?

Емил: -Ало, да, повелете МАК овде!

Маца: -Емил, што правиш?

Емил: -Добар сум!

Маца: -Мирче дојден ли е?

Емил: Да, Мацо!

Маца: -Вие не ми се јавувате…!

Емил: -Не знам, не ми кажа. Еве, сега ќе ти го дадам Мирче.

Мирче: -Повелете!

Маца: -Мирче, како си?

Мирче: -Добро!

Маца: -Дали ќе можеш да ми помогнеш за кола, да земам од рента-кар?

Мирче: -]е се потрудам…

Маца: -Син ми го гледаш штрајкува таму на плоштадот, па и за него ми е страв.

Мирче: -Со твојот се имам запознаено и го гледам на телевизија.

Маца: -Јас сум многу разочарана од него. А и тој ми вели: “Не сакам да ми се мешаш за тоа што сум решил и ќе истраам до крај”, па ќе видиме. Тие што го поддржуваат и што му зборат ги нема никаде живи да се појават и да сторат нешто похумано за него. А и таа што е со него, неговата колешка, будала е, оставила дете дома, отишла да штрајкува...

Мирче: -Маца, ќе ти се јавам јас, ќе се слушнеме…

Маца: Пријатно!

Овој телефонски шпионизам ги обиколи клучните анали на ДБК.

Но, очигледно, незадоволни од овој лов во сопствената мрежа, “удбашите” своите шпионски импулси ги пренасочуваат на триаголникот: “Маца”, Филип и Димитар, од што е сочинета белешката број 67.

Еве го прислушкуваниот тријалог:

Маца: -Ало, Димитар, ти ли си?

Димитар: -Јас сум.

Маца: Овде е Маца. Каде е Филип?

Димитар: -Тука е… Само момент…

Филип: -Здраво… Што правиш?

Маца: -Ништо, се секирам за тебе. Те сонував лошо! Ти, каде си?

Филип: -Пред Собранието на Република Македонија… Започнавме штрајк со глад.

Маца: -Е, убаво си почнал… Како ќе издржиш?

Филип: -Како што издржавме досега, така и сега.

Маца: -Немате ли шатори?

Филип: -]е имаме, не се секирај.

Маца: -Облечен ли си убаво?

Филип: -Да.

Маца: -Добро ли си, како се чувствуваш?

Филип: -Си е супер. Јас сум тој што не се предава, да знаеш.

Маца: -Па, земи некои лекарства…

Филип: -Си е организирано…и медицинска помош ќе ни пристигне.

Маца: -Утре ќе бидеш ли таму да те видам?

Филип: -]е бидам пред Собранието.

Маца: -Ама, ќе има гужва таму…

Филип: -Па, и да е така, ти си ми мајка и можеш да дојдеш до мене.

Маца: -Добро, злато.

Филип: -Слушај, дали те притиска тебе некој?

Маца: -Не, не се секирај…

Филип: Да се јавиш на 222-100.

Маца: -Друг ли “моторола” имаш?

Филип: -Не, тоа е број на еден од родителите, па можеш да се јавиш, да се организирате и заедно да ни посетите.

Маца: -Облечи се добро…

Филип: -Поздрави ги сите и никој да не се секира за мене.

Маца: -Добро, пријатно.

Оваа белешка била проследена до Втората управа при МВР.

Утредента веќе била подготвена новата (68-та) белешка од шпионираните телефонски разговори. Овојпат на врската биле: Маца, некој си Н. (во белешката е назначен како машко лице), потоа Бузлевски и некој си Илија.

Маца: -Добровечер… Бузлевски ќе Ве молам, го бара Маца од Куманово.

Н.: -Останете на линија…зафатен е…

Маца: -Ако може тогаш вклучете ме кај Илија.

Илија: -Добровечер.

Маца: -Маца од Куманово се јавува… Најпрвин, како сте?

Илија: -Добро.

Маца: -Иле, бев кај моето синче денес, кај Филип… Го знаеш…

Илија: -Да сега го научив…

Маца: -Јас, не знам, што и да речам за целава ситуација, ќе погрешам… Ти знаеш јас со кои луѓе се дружам, но тој веќе е…и не можам да му се мешам, свој човек е и мислам дека за тоа што го работи мисли дека е во право. Ми се пожали дека полицијата ги вознемирува… Се собрале милион полицајци кои ќе ги вознемируваат децата…! Што сте се уплашиле, па сте собрале толку полиција? Нека не ги чепкаат децата. што си ти, родител ли си? Ги гледам, жал ми е, а и девојчето плаче… Оставете ги нека штрајкуваат…

Илија: -Знам…

Маца: -И сега полицијата… Ме моли да интервенирам некаде… А каде, кој ме гледа мене?! Не знам колку имам право да дискутирам, но нека не ги чепкаат, жал ми е…

Илија: -Па, не го чепкаат, не се секирај.

Маца: -Го чепкаат, како не…Имале конфликт, иако тоа не се кажува.

Илија: -Што конфликт? Не им дозволиле да постават шатори затоа што Градскиот архитект не потпиешал.

Маца: -Па, нека постават, цело Скопје е за никаде, а сега тука ќе ја заштитуваат средината.

Илија: -Може ли девојчето да применува гандиевски методи кога плаче пред телевизор? Значи дека нема цврстина. Се мешаат баби и

жаби… Средношколците што бараат со нив? Се мешаат и стечајни работници итн…

Маца: -Да…

Илија: -Од тие, такви собирања во Албанија на тенкови се излезени. Маца, за тоа мора некој да понесе одговорност и тоа заради нашите деца.

Маца: -Да, но јас навистина не знам што да мислам… Јас сум за убав живот… Ми се јавува една мајка за да се организираме сите родители и да одиме да ги поддржиме…

Илија: -Нема, најверојатно ќе почнат да преговараат…

Маца: -Што велиш, ќе попуштат ли, оти девојчето веќе нема нерви…

Илија: -Па, може да плаче ако веќе така решила… Треба да седи и да молчи.

---

Маца: -Да, сите се со емоции…

Илија: -Замисли само оние две-три илјади деца во Тетово… Што би доживеале ако, не дај Боже, се случи нешто…

Маца: -Да.

Илија: -Значи, за тие Македончиња во Тетово нас не ни е жал! Многу е суптилно прашањето за да се оправда.

Маца: -Јас не оправдувам ништо, но ми е жал, па извини што ти се јавувам.

Илија: -Нема проблем, само почекај, Митко (Димитар Бузлевски- з.м.) сака да те слушне.

Маца: -Што правиш, Мите?

Бузлески: -Уживам, ти како си?

Маца: -Па, се потресов малку околу детево…

Бузлески: -Што му требаше тоа?

Маца: -Е, па, не знам!

Бузлески: -Тој има позитивна енергија, требаше да ја искористи во друга насока.

Маца: -Па, и јас му велам да беше мирен сега ќе одеше во друга партија, а не сега како клошар. Добро, Мите, Ве поздравувам и пази таму полицијата да не ни ги испотепа децата.

Бузлески: -Можно е.

Маца: -Родител си, па сега малку ќе ги заштитиш, ќе ме сфатиш како размислувам.

Бузлески: -Те сфаќам, ама виде што викаат: "Милум или силум…"

Маца: -Да, и од утре ни вода не пијат, па нека му дадат шатор да стави, што сега…

Бузлески: -Е, не му даваат, затоа што ноќеска играа фудбал таму.

Маца: -Да, на болницата и  сметала бука, а ја ставиле во сред град, каде буката е од возилата. Сега барем си е блокирано и нема возила..

Бузлески: -]е се бориме сите, тоа е борба…

Маца: -Бидете поздравени.

Бузлески: -Пријатно.

И оваа белешка веднаш била испратена до Втората управа, од каде потоа го продолжила патот до другите кабинети.

## *"Драгоцени" сознанија*

Филип Петровски, анализирајќи го лист по лист тајното политичко досие "Марта", ќе дојде до сознание дека одредени белешки на "удбашите" се чиста измислица, бидејќи немаат никаква основа да бидат плод на реалитет од секојдневието на штрајкот со глад. Како пример ја посочува "службената белешка" (ев. бр. 1415-300) од УДБК "Карпош" од 01.04.1997 година. Во неа стои дека оперативецот го водел разговорот со "кртот" на 27.03.1997 година и тоа во службен автомобил. Добил "многу драгоцени" сознанија за противуставната активност на главната личност од тајното досие "Марта" и неговите другари!!! Денес Филип Петровски тврди дека наводите во овој службен памфлет се чисти измислици токму на "кртот", за да го оправда своето влегување во кругот на штрајкувачите со глад. Еве што пишува измамениот оперативец на

ДБК: “Изворот ни информира дека на 19.03.1997 година во разговор со Филип Петровски дознал дека вечерта на 18.03. истата година членовите на Организациониот одбор на штрајкот со глад организирале забава во кафе-барот “Импера” во Скопје за да го одбележат прекинот на штрајкот со глад и продолжението на мирните протести, а рано сабајлето на 19.03 истата година (од три до шест часот) Филип и Димитар биле на состанок во Штабот на ВМРО-ДПМНЕ.”

Натаму во белешката пишува дека Филип на “кртот” му делувал исплашено и му кажал дека наводно – “ќе било многу гадно! Имено, наводно Љубчо Георгиевски му рекол дека требало да се напишат покани до “проверени” луѓе на закажаниот митинг во Скопје на 27.03.1997 година, со себе тајно да понесат и оружје, а истите покани наводно ќе се однесувале и на нивниот планиран протестен марш во Тетово за 31.03.1997 година, при што наводно Филип уплашено рекол дека ќе има војна со Албанците.

Додека УДБ-ашкиот “крт” и Филип разговарале на клупата зад шаторот во паркот “жена-борец”, наводно им пристапил еден од одговорните за физичкото обезбедување на шаторите и на штрајкувачите. Наводно им рекол дека на 27.03.1997 година со сигурност ќе се удрело на полицијата. Потоа “кртот” (кој очигледно бил близок на организаторите на штрајкот-з.м.) реагирал дека лесно им е на тие што имаат оружје (особено пиштол), а илјадници други учесници во протестот немаат оружје. Но, добил одговор дека и тоа не било тешко да се среди, бидејќи била слаба чуварската служба на воените магацини со оружје и муниција! Потоа, наводно Филип ги повикал членовите на Организациониот одбор, кои ги запознал дека доколку на 27.03.истата година не успеел митингот и не се сменат работите - ќе продолжи штрајкот со глад и ќе важеле опциите за одење во Тетово, Охрид, Битола и други градови, како што било претходно договорено.”

Филип реагира… Оваа белешка е целосна конструкција. Во нејзиниот “минхаузенизам” можеле да учествуваат неколку фактори: “кртот” и оперативецот на ДБК, веројатно по налог на повисок фактор во службата, а кој, пак, можел да биде така злонамерно инструиран од одредени политичко-државни злонамерници кои во тоа време раководеа

со Република Македонија. Ова, веројатно, за да се обезбеди какво-такво алиби за планираните мерки против штрајкувачите со глад, а потоа и против ВМРО-ДПМНЕ, чија македонска национална стратегија се закануваше со исфрлување на СДСМ од власта во државата.

Памфлетот продолжува…

Имено, за предвидениот протест (планиран за 20 март истата година), во белешката на “удбашот” стои дека наводно на Филип Петровски му било ветено дека на помош ќе пристапат и таксистите (но, доколку не врнело!), а кои требало со своите возила да го блокираат сообраќајот во централното подрачје на Скопје. Исто така, се очекувало помасовно учество на средношколци и студенти од повеќе градови на Република Македонија. Со тоа протестот веќе добивал нови димензии, што ја наметнувало сериозноста за контрола на целокупната ситуација. “Кртот” го изнел и тоа дека Филип ги пренел информациите што ги слушнал во Штабот, каде наводно им било кажано дека “пред Собранието ќе се пукало (и тоа прво во полицијата!).”

Ете, за какви “фатаморгани” господата од тајната служба трошеа дебели државни, народни пари и добиваа високи, а (еве) напати и незаслужени плати!!! Грозоморно, господа “удбаши”, нели?

## *Летоците*

Попладнето, пак, на 19 и сабајлето на 20 март истата година, според службената белешка, “кртот” информирал дека биле делени летоци со повик до сите граѓани да се приклучат на протестот на 20.03 (во 15 часот) и заедно да бараат оставка на Владата. Како што (наводно) му кажал Филип Петровски на “кртот”, “летоците им ги донел човек од весникот “Македонско сонце” (примерок од летоците доставен до главниот инспектор на МЕВ при УБК во Скопје-н.з.).

Во овој дел од службената белешка, всушност, доаѓа до израз најголемиот расипанизам на една личност, па макар таа да е и предавник. Имено, “кртот” му кажал на “удбашот” дека тој бил задолжен летоци да растура во скопските населби “Капиштец” и “Козле” (веројатно

за да знае УБК каде да го бара-з.м.). Меѓутоа, наводно, подоцна тој ист “крт” летоците ги фрлил во контејнер! Но, тоа не е точно! Зашто, двојни, а на места и тројни беа поставите на растурачи на летоци. Ако “кртот” вистински ги фрлил летоците во контејнер, тогаш вториот, или третиот проследувач на акцијата тоа ќе го откриеше. Меѓутоа, токму во споменатите скопски населби, од каде голем број граѓани се одзваа на повикот и им се придружија на штрајкувачите, се случи вториот и третиот проследувач да наидуваат на луѓе кои веќе добиле летоци, така што тие им даваа само на граѓаните што немаа добиено.

И би’ протестот…

“Кртот” го информирал “удбашот” дека си минало без инциденти и затоа вечерта повторно била организирана забава во “Импера”.

Утредента, сепак, “кртот” бил повикан во Полициската станица “Картош“, бидејќи бил препознат на фотографија како учесник на групата која ги кршела прозорците на просториите на “Силекс” на Градскиот стадион. Значи, имало инциденти. Тие “УДБ-а” педантно ги документирала главно од ревносните фоторепортери и новинари, кои играле тројна улога: “пријатели” на организаторите на демонстрациите; известувачи на своите редакции, но и блиски на тајната служба.

Притоа бил подвргнат на методи од страна на инспекторите да ги идентификува другите учесници во инцидентот снимени на фотографиите. Посебно од него било барано да препознае некои од Организациониот одбор на протестите, доколку евентуално биле фотографирани. Всушност, тајната служба веќе ги имала ваквите информации од новинарите, но инспекторите сакале нив да ги потврдат преку својот “крт”.

Ваквата констатација во белешката говори многу. Тоа значи дека во дотогашното комуницирање со својот “крт” тајната служба не успеала да ги дознае членовите на Организациониот одбор на протестите во историската 1997 година, што е основна безбедносна задача. Тоа, пак, од друга страна говори доволно за вештината на Филип Петровска и на Мирјана Китановска, кои зад сопствената (пре)експонираност и (би рекол) саможртва успеале доволно да ги заштитат другите членови на “братскиот тим”, како што напати го нарекуваа младите Организациониот

одбор, за да не успее тајната служба да ги идентификува организаторите, да ги пренасочи, па дури и да ја разбие започнатата акција, сеедно што таа со своите цели беше во функција на јакнење на кохезијата на македонскиот народ врз основите на своите јазички и други изворни етнички основи.

## *Супстрат*

За тајната служба било најбитно да не падне Владата на СДСМ, која пак во неединството на народот не гледаше ништо лошо, туку успеа да го експлицира како продукт на плурализмот во државата! А, всушност, тоа како да беше простор со политичка дефиниција за надградба на сопственото дејствување како последна сламка на овој супстрат од времето кое во историјата е именувано како минато. Се разбира, “кртот” идентификувал неколку од фотографираните лица. Но, интересно е тоа што иако инспекторите веќе биле информирани од авторите на фотографиите дека на една од нив е и Филип Петровски, “кртот”, сепак, тоа не го потврдил!

Кога повторно се нашол во шаторот на штрајкувачите, “кртот” не нашол никого од клучните личности. Тоа го изненадило. Но, не се прашал зошто никој не му кажал каде ќе одат главните организатори, како што тоа се случувало порано. Се сретнал со “Психо” од кого разбрал дека штрајкувачкото тројство Филип, Мирјана и Димитар заминале некаде уште во 09,00 (девет) часот наутро. Но, никој не знаел да му каже – каде! За жал, пак, не се прашал зошто веќе почнало си околу него да се претвора во таинственост, од чиј уид тој требало да ја тресне сопствената (предавничка) глава. Сепак, “кртот” продолжил да ровари, па го информирал “удбашот” дека тројцата највисоки раководители на штрајкот во “логорот” се вратиле дури во 12.30 часот и без какво и да е објаснување рекле да се собере шаторот и дека протестите завршуваат. Одговорот на прашањето – зошто, подоцна ќе го даде Мирјана Китановска на прес-конференција.

Во тој контекст таа пред новинарите нагласила дека власта останала до крај глува и нема и покрај огромната саможртва на организаторите и учесниците во штрајкот за да и  помогнат на Владата да ја зацврсти националната стратегија во утврдувањето на унитаризмот како темел на суверенитетот на македонскиот народ во Република Македонија. Ете, тоа било попусто, па организаторите решиле основната стратегиска цел да ја трансформираат во садење дрвца во истиот парк во кој штрајкувајќи според најтешката метода – гладта, оставија дел од сопствената младост, наместо да ја вградат во националната стратегија на македонскиот народ во сопствената суверена и независна држава Република Македонија. Но, токму во тоа ги спречи тогашната власт на СДСМ. Всушност, штрајкувачите и нивните организатори не сакаа да прибегнат кон крајниот радикализам – уривање на власта на СДСМ. Наспроти тоа, пак, крајно радикалистичките актери во овие настани видоа можност за дефинитивно симнување од политичката сцена на федералистичките компромисери во Македонија, кои всушност само ја продолжуваа агонијата на елиминираниот југословенски федерализам.

Е, сега, “кртот” соочен со “магла” околу себе почнува со спорадични удари, се разбира, служејќи се со недоквакани потези, веројатно инкубирани во него како во кукавичко гнездо од страна на “удбашката лабораторија” на СДСМ во Македонија. Демек, при средбата со некои познаници во “Импера” им рекол дека Мирјана Китановска почнала сама да се шета низ паркот каде што биле засадувани дрвцата само за да ја сликаат новинарите. А кога тој ја прашал: “Што, ма, се предадовте…”, Мирјана наводно не реагирала воопшто и не му одговорила ништо. И повторно на кутриот “крт” не му било јасно зошто одеднаш со него врските биле прекинати и тоа како со ножици да биле пресечени!

Натаму во својата еквилибристика со “удбашот”, на “кртот” не му останувало ништо друго освен да презентира дури и примитивизми и измислици од типот дека наводно некоја “Тина” му рекла дека СЛУШНАЛА (замислете) оти: “Мирјана, Филип, Димитар, а можеби и “Коки” и Убавка наводно добиле 10.000 германски марки од Бранко Црвенковски за да го прекинат штрајкот.” “Тина” (демек прикажувајќи се

како губитничка како учесничка во штрајкот) уште нагласила дека нејзиниот сопруг “си ги собрал своите работи” и дека ќе се разведувал од неа. А, пак, Тодор Петров, како дел од друштвото, наводно рекол дека тој ќе им дал толку пари само да го продолжат штрајкот! И кога во еден момент ним им се придружил Аце од Тетово, наречен “Хо”, кој бил последен што го напуштил штрајкот со глад, рекол дека кога ќе ги сретнел Филип и Димитар ќе ги претепал!!!

Во тие моменти, според “кртот”, Филип Петровски заминал во Куманово.

*ПРОДОЛЖЕНА АГОНИЈА*

**(глава четврта)**

***Н***о, опасноста за Владата на СДСМ не беше одмината. Македонските чест и достоинство ќе продолжат да бидат обезличувани со "кртови" од скопска, кумановска и секаква друга провиниенција, регрутитани таму каде што ќе стапнат Филип Петровски, Мирјана Китановска и другите актери во "удбашката" трагикомедија "Марта".

Скопскиот "крт" ќе го информира "удбашот" дека, наводно, на истата седенка во "Импера" Тодор Петров им рекол на младите дека "…ако формираат нов штрајкувачки одбор тој целосно ќе застанел зад нив и им ветил целосна организација и поддршка." Тоа наишло на одобрување. Било договорено "Тина" да се консултира со останатите членови од Штрајкувачкиот одбор, по што ќе го известеле "кртот" телефонски за евентуален состанок на кој би биле договорени натамошните активности.

Следните неколку дена "кртот" неколку пати телефонски контактирал со "Тина", која наводно му соопштила дека новиот штрајкувачки одбор го сочинувале: таа ("Тина"), тој ("кртот"), потоа Аце, "\орго" (кого "кртот" не го познавал), натаму Борис Змејковски и Тодор Петров.

Според белешката на тајната служба, вечерта на 23.03. истата година, во околу 20.00 часот, "Тина" го повикала "кртот" да дојде во Студентскиот дом "Стив Наумов" во Скопје, каде во собата на Аце Аврамовски ќе се одржел состанок со Борис Змејковски, генералниот секретар на ВМРО-ДПМНЕ, наводно без знаење на Љубчо Георгиевски. Во договореното време на состанокот дошле "Тина", "кртот", Борче Стаменковиќ, Јохан Тарчуловски, "\орѓо-хорданот", Тодор Петров и "Бич". Не дошол Борис Змејковски, а Аце дента бил повикан од родителите, па морал да отпатува во Тетово.

На состанокот, кој бил одржан во некоја друга студентска соба, се дискутирало на повеќе теми. Наводно, Јохан и Тодор, како што стои во полициската белешка, дискутирале за настаните што се случиле кај

Градскиот стадион во Скопје, а “Тина”, Борче, “кртот” и “Хордан” ја отвориле темата околу прекинот на штрајкот. Притоа “Хордан” информирал дека Филип и Димитар само привидно се карале. На забавата во “Импера” никому не му кажале ниту збор за најновите намери, туку само одеднаш побарале пакување на шаторот од паркот “жена-борец”. А пред тоа, наводно, биле планирани и други активности. Според тврдењето на “Тина” и на Борче, наводно, Филип, Мирјана и Димитар зеле најмалку 15.000 германски марки за да го прекинат штрајкот. Овие марки, како и парите, кои граѓаните ги оставале секој ден во стаклената кутија во близина на шаторот при потпишувањето во Книгата за поддршка на штрајкувачите (околу 5.000-6.000 марки) си ги поделиле! “Тина” уште додала дека “наслушнала” оти на состанокот што бил одржан во понеделникот на Педагошкиот факултет во Скопје, Мирјана (Китановска) наводно имала големи проблеми да објасни каде исчезнале парите од стаклената кутија, како и шесте илјади германски марки, кои наводно ги дала партијата ВМРО-ДПМНЕ како поддршка за штрајкувачите. Наводно Мирјана не изнела детали околу тоа само кажала дека на 27.03 истата година, заедно со Филип Петровски, ќе била на прес-конференција, па лично ќе ги проверела сите работи.

“Кртот” веќе почнал да добива и конкретни задачи. Имено, “Тина” го прашала дали може да обезбеди печатење на 10.000 летоци, кои би биле растурени во повеќе градови низ цела Македонија.

Оперативниот работник не подведува под знак прашање ниту еден од наводите на “кртот”, иако секој од нив се тотална измислица, конструкција со лажни основи. Тоа значи “кртот”, всушност, работел под директни инструкции на оперативниот работник да собира “информации” какви што биле посакувани во кабинетот на тогашниот директор на ДБК, кој бил само продолжена рака на врвното државно раководство кое беше од редовите на СДСМ. Зашто, во последните пасоси и самиот оперативен работник напоменал дека сознанијата, иако непотврдени и од друг извор, се интересни за ДБК. Замислете: ДБК во заложништво на еднострани “информации”! Тој лично со оваа констатација само си ги испрал сопствените раце, префрлајќи ја “топката” на повисоките фактори, особено со фиктивата дека наводно постои можност за

постигнување на поставените цели, но со променето сценарио! Токму тоа е една од најголемите лаги, вели денес Филип Петровски.

Прашањето е: Како може една државна тајна служба да наседнува на измислици, кои никогаш не биле потврдени, материјализирани, документирани? Оперативецот нагласувајќи дека вниманието најмногу му го привлекле планираните насилни мерки, всушност, од една страна ги втурнува во фингирано насилие личностите од ОО “Марта”, кое во тие млади луѓе не им било ниту на крајот од нивните умови. без оглед на последиците до кои би дошло (евентуални апсења заради оцрнување на нивните личности во јавноста). До тоа, за среќа, не дојде само поради фактот што сознанијата од теренот беа дека симпатиите кај народот кон ВМРО-ДПМНЕ беа си поголеми и дека доаѓањето на власт на оваа партија ќе значи “чешлање” на секој од ваквите инструирано-конструирани предмети, а виновниците ќе бидат изведени пред лицето на правдата. ВМРО-ДПМНЕ дојде на власт во 1998 година, но никогаш неб еа подведени на одговорност конструкторите на фингираните тајни , политички досиеја како “Марта” и други. Во тајната служба, освен сменувањето на врвните раководители, кон поширокиот дел од пирамидата, кој по правило е инсталацијата во самиот народ, не се помести ниту едно влакно! ^удно, нели? Иако и на лаиците им е познат одговорот на прашањето: Дали тајната служба смее да дозволи пропусти од типот информациите од еден извор да бидат единствени “артефакти” за прогон? Во врска со ОО “Марта” се случи токму тоа! Извештаите на “кртот” ДБК ги земала без повратни информации од други извори. Затоа немало ниту вкрстена обработка. Значи, онака, чаршиски, здраво-за готово, што би рекол пра-прадедо ми, фодулски, на чија голотија плука секој! Наивата почнува од оперативниот работник и (за жал) продолжува до кабинетите со дебели фотелји, на чии “судбоинсталатери” им било најважно во белешките да има што повеќе оцрнувачки информации, белешки и обвиненија против штрајкувачите со глад и по секоја цена да се бараат начини за поврзување на таа сторија со ВМРО-ДПМНЕ со посока на наводни скриени намери за насилно уривање на уставниот поредок на Република Македонија!!! Значи, или се работело за незнаење (како треба…!), или, пак, станува збор за свесна конструкција на некакви

непријателски содржини таму каде што ги нема (што е уште пострашно). При тоа од клучно значење, на пример, беа тенденциите на тогашното врвно државно раководство во Република Македонија, од почетокот на 90-тите години од дваесеттиот век, кое македонската држава ја туркаше во катастрофален дуализам: пред народот декларативно се протежираа наводни заложби за целосен суверенитет, а во практикумот се правеа обиди за спас на веќе распаднатата СФРЈ преку алхемизмот на тројката: Глигоров-Изетбеговиќ, а со Слободан Милошевиќ во длабоката сенка на дискрецијата!!!). Македонската тајна служба, всушност, ваквите обиди требаше да ги има во ОО (објект за обработка), а не "Марта" или други случаи кои беа изворишта на вистинскиот македонски патриотизам. Сите факти посочуваат на заклучокот дека носителите на југословенизмот во Македонија беа загроизени од носителите на македонскиот патриотизам, што (за жал) не беше доволно анализирано од ДБК од 1998 година кога на власт дојде ВМРО-ДПМНЕ, а претседател на државата си уште беше Киро Глигоров.

## *Разурнување на темелот*

Во службената белешка (ев. бр. 585) на УДБК-Куманово од 23.05.1997 година е истакнато дека разговорот со "кртот" бил извршен "…заради добивање сознанија во врска со протестниот митинг во Скопје одржан на ден 15.05. истата година на скопскиот плоштад "Македонија" (сеедно што тој настан веќе беше минато-з.м.). Замислете: Важно било да се нагласи дека за споменатиот митинг "…во Куманово биле преземени обемни подготовки…" заради организирано одење на (што повеќе-з.м.) лица на споменатиотот митинг. Како главни организатори "кртот" ги посочил: Драган Даравелски, Стојанче Стефановски и Томислав Спасовски-Бус од Куманово, потоа Ѕвонко Трајковски од с. Доброшане, кој ги организирал лицата од неговото село, а Слаѓан Трајковски од с. Р'жановце бил главен организатор во ова село.

Како што е познато, ваквите активности не успеваат без доблесните патриоти-спонзори. "Кртот" како спонзори на митингот ги

навел: ПП “Јурис”, чиј сопственик е Драган Даравелски, ТП “Махотекст”, сопственост на Раде Н. и бензиската пумпа “^аки-петрол” од с. Д. Којнаре (сопственост на ^аслав Н.). Акцентирано е дека последниот спонзор обезбедил гориво за возилата на учесниците на митингот. Автобусите, пак, што ги превезле немоторизираните луѓе од Куманово до Скопје и назад биле сопственост на ПП “Трго-превоз”. (Ова, веројатно се констатира за да знае што да преземе Владата на СДСМ против споменатите фирми, па и лица, за да се разурне темелот вмровски! Зашто, друга логика нема за нивното споменување како директни или индиректни актери во овој вмровски настан, на кој не беше презентирана никаква противуставна, односно антимакедонска содржина интересна за тајната служба-з.м.).

“Кртот” уште информирал дека организаторите имале редарска служба. Да, но за “удбашот” битно било дека редарите ги селектирал Миодраг Насковски-“Миќо оха” од Куманово, па неговото име во белешката е правоаголно обрабено со црн фломастер! За Насковски уште е шпионирано дека вршел повеќе функции “…во политичката структура, која е главен организатор на протестниот митинг, како што се: секретар на кумановскиот огранок и директно одлучувал за прием на нови членови (читај во ВМРО-ДПМНЕ-з.м.). Тој е и член на службата за безбедност и еден од телохранителите на Љубчо Георгиевски. Имаме добиено сознанија дека на Миодраг лично Љубчо Георгиевски му има ветено дека кога ќе се создадат услови за тоа истиот ќе биде вработен во МВР. Според изворот (читај “кртот-з.м.) за време на траењето на митингот Миодраг стапил во контакт со лице од Скопје, кое инаку е професор на Факултетот за физичка култура и кој бил член на Организациониот одбор на протестот, од кого побарал помош за својата сестра околу полагањето на преостанатите испити на тој факултет.”

Во оваа белешка натаму се констатира дека “…состаноците околу организацијата на одењето во Скопје се држеле во кафе-барот “Студио 56” на Драган Даравелски и тоа во просторијата која се наоѓа зад шанкот и која на сопственикот му служи како работна.” Најинтересната информација во оваа белешка на “удбашот”, со која ја покажал сета наивност, е посочувањето дека неговиот извор (значи “кртот”) “…работи

како обезбедувач во споменатиот кафе-бар.” Со посочувањето на следниот дел од информацијата дека “…при патувањето на митингот во Скопје Драган Даравелски во својот автомобил бил придружуван токму од “удбашкиот” извор, како и од Ѕвонко Трајковски од с. Доброшане, кои биле во својство на негови телохранители, за што добиле по (тогашни) 300 германски марки, веќе целосно е разоткриен “удбашкиот крт” во Куманово.

Се чини дека оваа информација е небитна за ОО “Марта”. Или, барем, не е сосема јасно зошто го зголемува бројот на листовите во тајното политичко досие за Филип Петровски. Единствено “оправдување” е поврзаноста на Драган Даравелски со ВМРО-ДПМНЕ и напорите на тајната служба случувањата во паркот “жена-борец” по секоја цена да ги доведе во врска со “антиуставното” дејствување на оваа партија.

## *Во седиштето на ВМРО-ДПМНЕ*

По пристигнувањето во Скопје, тврди “кртот”, Драган Даравелски, заедно со своето обезбедување (значи и “кртот”), веднаш се упатиле во “Вермахтот” (како во жаргон го нарекувале седиштето на ВМРО-ДПМНЕ некои поединци). Таму биле примени сите раководители од оваа партија.

Во продолжение “кртот” пикантно информира за настанот што се одиграл во седиштето на ВМРО-ДПМНЕ, при што неговите шпионски сетила биле до максимум напрегнати за да апсорбира што повеќе сознанија за “удбашката кујна”. Тој на “удбашот” му пренел: “ОО “Марта” (значи Филип Петровски-з.м.), кој има големи заслуги во организацијата на студентските и средношколските протести против Законот за употреба на јазиците на националностите на Педагошкиот факултет, (наводно-з.м.), не бил пуштен да влезе во големата просторија, каде што бил закажан состанокот со раководствата на општинските комитети на партијата. Тој останал во претсобјето и почнал препирка со Димитар Димовски, еден од организаторите на споменатиот протест, кој, пак, бил повикан да присуствува на завршниот договор околу митингот и евентуално да реферира. Филип му рекол дека лично има поголеми

заслуги и удел во организацијата и реализацијата на протестите од него и наместо тој да биде повикан, на состанокот се упатил Димовски, со што нему му се посветува поголемо внимание отколку на Филип. Но, според анализите на Петровски, така се случило веројатно поради поголемата блискост на Димитар со Змејковски и со Соколов-тогашни кадри од врвот на ВМРО-ДПМНЕ.

Следната информација што ја пренесува “удбашкиот крт” (безбедњакот на Даравелски) од седиштето на ВМРО-ДПМНЕ е дека Борис Змејковски им се пофалил на присутните во големата сала дека во еден момент му удрил шлаканица на градоначалникот на Скопје, Ристо Пенов, “…а овој не смеел да му врати.” Ете, и тоа е само уште една најобична конструкција во низата недоследности и чисти лаги на “кртот” и на “удбашкиот” оперативец, бидејќи ваква “фалба” воопшто не била изговорена!

Меѓутоа, во посебен пасос во белешката се поместени информациите кои што пред присутните ги изнел претседателот на ВМРО-ДПМНЕ, Љубчо Георгиевски. Тој наводно им соопштил дека располага со информации дека претседателот на Република Македонија, Киро Глигоров, се наоѓа во Охрид, а премиерот Бранко Црвенковски “…престојува во вилата во ловиштето “Јасен”. Поради тоа, истакнал Георгиевски, отпаѓа можноста меморандумите со барањата од протестот да им бидат врачени лично. Затоа, заклучил Георгиевски, планот се менува и сите три меморандуми, адресирани до највисоките раководители на државата, ќе бидат поднесени во архивата на Собранието на Македонија.

## *“Кртот” во врвот*

Но, што се случувало потоа? Некој успеал да го протне токму “удбашкиот крт” во најнепосредното обезбедување на Љубчо Георгиевски. Заради успешно извршување на задачата добил на располагање радио-станица и пиштол, за што немал дозвола. Ваквата конструкција пост-фестум е оценета како “нужна” измислица заради нечија волја во врвот на државното раководство да се инструира засилување на драматичноста на ситуацијата во “логорот” во паркот “жена-борец” за да се има покритие за евентуални безбедносни интервенции во врвот на ВМРО-ДПМНЕ. Токму затоа “кртот” во таа пригода го дознава целосниот состав на личното обезбедување на Георгиевски и и го “отчукува” на ДБК. На неговиот список биле: Миодраг Насковски (Куманово), лицето викано Рамче, кој воедно бил и возач на Георгиевски, потоа Владо П., Зоран Н. и Емил М. (каратист).

На петтата страница од оваа службена белешка, покрај другите паушалности, е поместена уште една, но веројатно најголема паушалија олицетворена во обидите во аналите на тајната служба да одат работи кои за организаторите, за учесниците на споменатиот митинг, а посебно за ВМРО-ДПМНЕ ќе говори само од стојалиште (демек) на мрачномислие и злонамерие на носителите на македонскиот национален патриотизам, кои наводно имале намера насилно да ја урнат власта во Македонија. Доколку навистина беа такви нивните намери, а на митингот учествуваа близу 100.000 поддржувачи на штрајкувачите со глад, тогаш кој можеше да ги спречи да влезат во Собранието, во Владата и во другите институции. Полицијата и армијата?! Ни случајно, зашто најголемиот број полицајци и припадници на АРМ беа на страната на штрајкувачите. Дотолку повеќе што тие беа посветеници на ставот Македонија да се гради како вистински унитарна, суверена и независна држава, во која носител на суверенитетот е македонскиот народ, а за малцинствата, односно за националностите се обезбедуваат правата

пропишани со Уставот, од што актуелната власт отстапуваше поради што беше предизвикано големо незадоволство во народот.

Но, за “удбашот” било побитно во белешката да се презентираат компромитирачки тонови и содржини, па навел дека “кртот” го информирал оти братот на генералниот секретар на ВМРО-ДПМНЕ, Борис Змејковски, а со него и Ѕвонко Трајковски од с. Доброшане, како и други лица по завршувањето на митингот, наводно во алкохолизирана состојба, се упатиле кон Собранието на Македонија со намера насилно да влезат во него.

Меѓутоа, како што пишува “удбашот”, Љубчо Георгиевски, наводно, вознемирен поради новонастанатата ситуација, а со цел да ја спречи намерата на групата, се качил на хаубата од некој автомобил од каде преку мегафон се обидел да ја спречи групата во намерата, да ги смири другите учесници на митингот, да го одржат редот… Георгиевски посебно им се обратил на полицајците од обезбедувањето на Законодавниот Дом на Македонија да не реагираат погрешно на каква и да е евентуална провокација за да се избегнат несакани последици. Ги потсетил дека опремата што ја носат е уште од времето на министерот за внатрешни работи Јордан Мијалков.

Е, токму притоа “удбашот” нашол за сходно да коментира, или кажано со јазикот на неговата фела, да оценува. Имено, тој пишува дека Георгиевски наводно со таквото обраќање се обидел да ги придобие полицајците пред Собранието, односно (замислете!!!) “…да предизвика револт кај нив.” А, всушност, јасно е како ден дека Георгиевски сакал да укаже дека тогаш актуелната Влада, со премиерот Бранко Црвенковски, не направила ништо за обезбедување на безбедносните структури со нужната опрема.

Во последниот пасус од петтата страница на белешката е наведено дека по завршувањето на митингот, односно по враќањето во Куманово, наводно Драган Даравелски веднаш иницирал да биде сменет координаторот на кумановскиот Општински комитет на ВМРО-ДПМНЕ, Стојанче Стефановски. Целта на ваквата кадровска промена, според “удбашот”, била на тоа место да биде избран токму Даравелски.

На самиот крај од белешката доаѓа до израз (не)чудниот лицемерен дуализам на припадникот на УДБК, кој на почетокот кога го ангажирал “кртот” да шпионира за УДБК не наведува дека тој е познат криминалец. Откога “удбашот” ја открива оваа суштинска работа за својот извор, се поставува клучното прашање: Како можела ДБК да верува на еден криминалец, кој доставувал информации од разузнавачки карактер, според кои се обликувало ОО “Марта”, се донесувале заклучоци за другите организатори на штрајкот со глад, а во крајна линија и за ВМРО-ДПМНЕ како политичка партија на македонската јавна сцена? И наместо началниците на ОУДБК и на УДБК-Куманово во своите рубрики од белешката веднаш да сугерираат ослободување од “криминалецот” во натамошната работа, тие тоа го премолчуваат, бидејќи нивниот оперативец наведува дека “…изворот има можност да прибира податоци од интерес (замислете!!!) на ДБК, за што истиот е соодветно инструиран.”

## *Цел: ликвидација!*

ДБК, притоа, покажала особен интерес за тоа кои се спонзорите на ВМРО-ДПМНЕ. Бидејќи целта на оваа тајна служба во тоа време била ликвидација на оваа десно ориентирана партија (со “удбашки” речник оценета како - екстремистичка!!!), насоката на “удбашкото” дејствување била да се дознаат економските извори на партијата, да се уништат по секоја цена, а ВМРО-ДПМНЕ да биде избришана од судскиот регистер. Затоа тајната служба се впуштила во разузнавање кои фирми ја помагаат ВМРО-ДПМНЕ, бидејќи власта била на становиште - кон нив “…да бидат извршени целосни оперативни проучувања и ќе биде утврден наш понатамошен третман”. Ете, тоа стои во разузнавачката белешка!!!

Одреден сегмент на оваа служба си уште се занимавал со легитимитетот на “кртот” за ваквиот крупен залак. Меѓутоа, веројатно, немале друг предавник на располагање, па му погледнале низ прсти на неговиот “криминоген” легитимитет, поради кој веројатно и решил да

биде информатор, надевајќи се дека утре ДБК ќе му помогне да се провлече неказнет поради својата крими-торба на рамениците! Незнаел кутриот дека тој во нивните раце е само најобичен лимон, кој по исцедувањето и на последната капка, го фрлаат во контејнер како обична, неупотреблива лушпа!

Остануваат отворени во таа смисла две клучни прашања… Првото е - зошто "кртот" е етикетиран како криминалец откако "удбашот" го забележал најнапред како лично обезбедување на Драган Даравелски, а потоа и на Љубчо Георгиевски? Можниот одговор на ова прашање е, веројатно за да се докомплетира генералната слика на ДБК за луѓето од ВМРО-ДПМНЕ, која беше формирана од почетокот (збирштина на криминалци!!!), бидејќи многу брзо стана закана за симнување на СДСМ од власта во Македонија. Второто прашање е: Зошто обработка од страна на ДБК на спонзорите на ВМРО-ДПМНЕ? Дали тие форми и поединци помагаа непријателска организација, или пак вистинска македонска, национална и патриотска партија која, поддржана од народот (но, не и од ДБК!!!) тргна во освојување на власта во Македонија со цел вистински да ја пренасочи македонската држава кон целосен суверенитет и суштинска независност. Особено беше битно Македонија да биде дефинитивно одлепена од прокомунистичкото уредување што го префериураше СДСМ, што подразбираше бескомпромисно отфрлање на каква и да е калкулација за унијатење во која било форма со друга држава од соседството или подалеку од Балканот.

Затоа за ВМРО-ДПМНЕ во тајната служба беше формирано досие на криминалци, на неписмени, кои по секоја цена мора да бидат искомпромитирани во јавноста, разбиени, а нивната политичка партија да биде избришана од политичката сцена. За таа цел обилно беа користени медиумите. Прашањето е: Дали ДБК ќе понуди истражување на спонзорите на СДСМ? Доколку тоа не го стори, оваа служба е одговорна за тоа дека во одредени периоди била во функција на елиминација на носителите на македонскиот национален патриотизам за сметка на општествено-политички елементи кои Македонија и македонскиот народ ги оддалечуваа од изворноста на македонската

национална самобитност. Тоа мора да се истражи и да се обелодени до крај – до последното име и презиме со целосната поединечна и групна вина и прецизно измерена одговорност. ^инам дека исходот од ваквата тотална истрага ќе доведе до тоа некои поединци да останат без своите пензии.

Со слични пикантерии се полни и другите “удбашки” белешки. Разликата е само во тоа што “удбашот” и “кртот” во продолжителната фаза при следењето и кодошењето на актерите од досието “Марта”, се обидуваат во тајната служба да искреираат непостоечки карактерни особини во “опасните непријатели”, за какви што ги сметаа “екстремистите” од “Марта”! Така, тие си дале за право да судат дека Филип, Мирјана и Димитар се крадци, корумпирани расипници, наводно на ситно митахиство од Бранко Црвенковски на некакви си 10.000 или 15.000 германски марки за да го откажат штрајкот, што нема никаква врска со вистината, па си до “удбашката” бедотија на духот дека тие дури биле (замислете!!!!) – наркомани!!! Наводно ги виделе како одат зашеметени како да биле дрогирани! А тоа, демек, им го рекол некој си растурач на дрога под “удбашки” псевдоним “Шиптар”.

## *Со македонски образ*

Од такви и слични (“могу значајни”!!!) извори тајната служба ќе ги добие и наводните сознанија дека Филип Петровски и Мирјана Китановска на протестот на плоштадот дошле со телохранители, бидејќи утврдиле дека ги следат агенти на тајната полиција. Исто така, во континуитет се правени обиди во овие белешки, кои исто така еден ден треба да бидат истражени, па дури со соочување на “удбашките” и другите актери, дека Филип Петровски наводно секојдневно бил на телефонска линија со Љубчо Георгиевски. Каква несреќа можеа да носат комуникациите за Македонија, за македонскиот народ и за неговата света Црква меѓу оние кои рекоа и се изборија Република Македонија да биде целосно суверена и независна држава, со своја Влада, со своја војска, со своја економија, со свои пари, со свои репрезентации…со свој

Устав и со свое уставно име…со свој македонски образ? За СДСМ – да, последиците можеа да бидат погубни (како што и беше) симнување од власта…! Но, што е поважно за ДБК заштита на ориентацијата на Република Македонија на новотрасираниот пат кон нејзин целосен суверенитет, или пак останување на власт на гарнитурата која си што правеше беше Македонија (како дотогашна српска крава-молзница!) макар со опашката да ја остави врзана за северниот сосед!!! Ова е неодминливо прашање на кое мораат да одговорат тогашните структури: министерот за внатрешни работи, директорот на ДБК, началниците, оперативците, "кртовите"…

Кинењето нерв-по нерв на вмровското национално ткиво од страна на тајната служба беше со гнасна предумисла да се има однапред дежурен виновник доколку, на пример, некој затемнет "удбашки" или есдесовски ум, а можеби и двајцата заедно, го искористат токму штрајкот за да предизвикаат поопасни немири со несакани последици. Круцијалната цел би била таквиот евентуален галиматијас да биде искористен како поволен повод за апсење на лидерот на најголемата демократска посткомунистичка партија во Македонија, ВМРО-ДПМНЕ, Љубчо Георгиевски. Да можеа, тие тоа ќе го сторееа веднаш. Но, и ним им беше сосема јасна стравотната последица од ваквиот евентуален потег на македонската полиција - тоа најверојатно би довело и до граѓанска војна со несогледливи последици, во кои романските ќе беа како капка во море!

Бевме сведоци дека албанските партии не можеа да се помират со паѓањето на предложениот закон за албанизирање на Педагошкиот факултет во Скопје, преку воведувањето на албанскиот јазик во студиите на целата високошколска установа, па се заканија со контраштрајк на Албанците во Македонија. Тоа во чудните кругови на тајната служба било дефинирано како продукт на штрајкот со глад на младите Македонци, што со грчевити напори се настојуваше да се припише како происвод од секојдневните контакти на Филип Петровски со Љубчо Георгиевски! Тешка злобничко-злосторничка конструкција е тоа на препарирани умови во "хербариумот" на врвот на тогашната власт во Македонија и на КОС.

Самиот “удбаш“ од сознанијата од својот “крт” извлекува заклучок дека “станува збор за добро испланирано сценарио за дестабилицирање на Република Македонија со можни далекусежни последици.” Тој (замислете) од УДБК-Скопје побарал да се обезбедат компромитирачки материјали против Мирјана Китановска. А тоа значи: да биде искомпромитирана како корисник на дрога, или како злоупотребник на парите што ги оставале граѓани во стаклената кутија пред шаторот во паркот “жена-борец”, или пак да и бидат исконструирани неморални ситуации со кои таа би била исфрлена од организациониот врв на штрајкот. А зошто вакви импутации на еден чесен млад македонски интелектуалец, кој се бори за чистите стојности на сопствената македонска нација? Само за да се спаси СДСМ на власт!!! Зашто, истата 1997 година беше пресудна дали дефинитивно во Република Македонија ќе биде сменета комунистичката власт или не.

Во тој контекст дури и тајната служба тогаш била подготвена да гази преку живи луѓе, та дури и да уништува млади личности кои што би се ставиле во улога за промена на тоталитарниот режим.

*ГОЛЕМАТА ЗАБЛУДА*

**(глава петта)**

***Н***авраќајќи се на “удбашките” белешки од ноември 1997-та година, сработени од страна на оперативата на УДБК Куманово, се добива впечаток дека актерите од досието “Марта” за тајната служба биле (замислете) главните државни непријатели, додека истовремено вистинските непријатели тивко и спокојно го подготвувале разнебитувањето на Македонија. Каква недозволива заблуда! Овде не беше во прашање одбрана на земјата и на нејзиниот уставен поредок, туку сочувување по секоја цена на СДСМ на власт во државата!

“Удбашкиот” код бил поттикнат дури и од некакви кадровски промени во групацијата на “Марта”. Тоа бил поводот оперативците на УДБК-Куманово повторно да го побараат својот “крт” во кругот “Марта” и да ја сочинат својата оперативна белешка број 891 од 29.08.1997 година. Во неа, меѓу другото, е истакнато дека на 20.08 истата година бил одржан состанок, поради кој Филип Петровски, за да присуствува, специјално допатувал од Скопје во Куманово. Најбитното за тајната служба биле две работи: Првата е што на вмровската политичка сцена во Куманово тогаш настапува Драган Даравелски и втората дека ВМРО-ДПМНЕ во овој град планира да закупи уште еден простор на улицата “Илинденска”, во кој било планирано да се забавуваат млади луѓе.

Во оваа белешка карактеристично е споменувањето (на посочениот состанок) на настаните што се случија на Илинден истата година во Крушево. Присутните изразиле незадоволство поради тоа што делегацијата на ВМРО-ДПМНЕ не била пуштена да положи венец на споменикот на “Мечкин Камен” како и сите други делегации, туку подоцна, а газењето на државното знаме било оценето како недопустливо.

Меѓутоа, заклучокот на присутните бил дека газењето на знамето бил исконструиран настан од актуелната власт (за да се фрли петно врз лицето на ВМРО-ДПМНЕ-з.м.) и дека судењето на Ичо Гаврилов е фарса, односно дека истиот нема да заврши во КПД “Идризово”, туку

некаде во Брисел, Белгија, кај Љубо Јовановски, еден од главните протагонисти на "Сина птица". Во оваа белешка началникот со пенкало (со лош ракопис) запишал дека "…ќе се направи оперативно проучување на новите простории на групацијата (ВМРО-ДПМНЕ во Куманово-з.м.) заради создавање услови за оперативно комбинирање и примена на ОТС (оперативно-технички средства, односно прислушкувачи-з.м.).

## ***"Циркузи"***

Верувам дека читателите сами ќе заклучат за што биле трошени сили и средства во денонoќијата кога Македонија беше обвиткана во пајакови мрежи од вистинските непријатели! Дека станува збор за застарен пристап во разобличувањето на вистинските дејствувања против Македонија, говори фактот што во ДБК немаше утврдено линија на работа **антимакедонизам** (што би било природно, уставно, законски и според секоја друга регулативе за една македонска тајна служба, туку имаше "македонски екстремизам во земјата", во што беа сместувани македонските патриоти кои размислуваа поинаку и надвор од "идеологијата" на Сојузот на комунистите на Македонија што беше наследено од КОС-овската поставеност на работите. Таквиот кодиран југословенизам, објекто-субјектите за обработка беа истражувани до "карикириумот" – колку влакна има на главата, евентуално колку се бели, а колку црни, со кого се сретнува, дали пријателот може да биде евентуален "крт", па не е важно што по вина на ДБК тоа пријателство еден ден ќе се претвори во непријателство! А целта не е постигната, непријател против Македонија не е откриен. Ете, со такви "циркузи" во Македонија "удбашите" заработуваа дебели пензии. Сите тие поединечно мора да бидат преанализирани.

Со други зборови истражувањата се граничеа и со бесмислици од типот доколку не може да се најде ништо за потврда на вината за обработка, да му се стокми си толку перфидно да мора да биде "скршен"! Ете, затоа ќе видиме дека и за следната службена белешка не случајно биле собирани (навидум) безначајни поединости, но со цел да се најде

простор (како во случајот со Мирјана Китановска) - заради компромирација во јавноста што би продуцирало евентуално разбивање на групацијата која не одговара на владејачката клика.

За жал, на ДБК и беше сеедно што се работеше за новопројавена, млада македонска патриотска елита, која не носи ништо лошо во себе за Македонија. Напротив тие млади луѓе беа гаранција за зацврстување на унитаризмот на македонската држава, со што нејзиниот суверенитет можеше само да добие во квалитет. Тоа значеше разијдување со тогашниот владејачки неспособизам за воздигнување на македонодостојанието на повисоко рамниште од криминалниот транзицизам. Затоа на домашен и на меѓународен план сликата за нашата држава беше презентирана во криво огледало: од една страна власта упорно ги разводнуваше унитарноста и целосниот суверенитет, а од друга страна тајната служба ги гонеше оние кои од "петни жили" се обидуваа суверенитетот и унитарниот карактер на македонската држава да ги издигнат на највисок пиедестал.

Геслото на владејачките структури се огледаше во безнамерноста да ја извлечат Македонија од опасноста на федерализација и тоа во почетната фаза, главно, како биетнички хибрид, а подоцна си да се претвори во "каша-попара". Само и САМО – СДСМ, заедно со својата олигархија да остане на власт! Разликата е во фактот што за СДСМ Балканот, Европа и светот можат да постојат и без Македонија, македонскиот народ и автокефалната Македонска православна црква, а за ВМРО од која и да е провиниенција во Република Македонија – ниту можело, ниту може, ниту кога и да е ќе може да постојат и мирно да функционираат другите нации и нивните држави и верски структури без Македонија, без македонската нација и без автокефалната МПЦ.

## ***Во безбедносниот сегмент***

Во ваквиот вртлог на собитијата во Република Македонија, во 1997-та година, кога власта на СДСМ се лизгаше од нивните раце, оперативата на УДБК-Куманово, на 29 октомври истата година, повторно

ќе го побара својот “крт” во ОО “Марта”, односно во клучниот сегмент на ВМРО-ДПМНЕ – безбедносниот. Од ова ќе произлезе службената белешка со евидентен број 35, со кој е посочена во досието. Внимавај, драг читателу, кој е поводот за средбата и разговорот меѓу “удбашот” и “кртот”: “Разговорот е воден во врска со добивањето сознанија (од некој друг шпион-з.м.) околу активностите и состојбите во кумановскиот огранок на групацијата, со која раководи носителот на ОО “Марта” (Филип Петровски-з.м.) по последните случувања и промени.”

Во натамошната елаборација “удбашот” наведува дека “кртот” го информирал дека “…тој по природата на својата работа доаѓа во контакт со припадниците на оваа групација при што во неколку наврати има разговарано со некои од нив, а во прв ред со лицата Петар Пешевски, (второто име и презиме на злоупотребениот соговорник на “кртот” е пречкртано со фломастер) и со Тони Н. (што, пак, е допишано со фломастер, значи дополнително добиени име и презиме-з.м.), кој живее во населбата “Ајдучка ^ешма” во Куманово и е вработен во Медицинскиот центар. Во овие контакти споменатите лица го известиле изворот (читај “кртот”-з.м.) дека по сменувањето на (името и презимето се пречкртани со фломастер) од раководната функција во групацијата, на состанокот, на кој бил присутен и носителот на ОО “Марта” (Филип Петровски-з.м.), бил избран в.д. раководител, кој требало функцијата да ја извршува до изборот на нов раководител. За в.д. раководител бил избран Игор Н. од Куманово, инаку студент на Филозофскиот факултет во Скопје, група Историја. По сменувањето на (името и презимето на лицето се пречкртани со фломастер), како што истакнале овие лица, активностите во оваа групација замреле. Состаноците биле мошне ретки и слабо посетени. Како главна причина за ова, според овие лица, е неспособноста на в.д. раководителот кој ни приближно не ги поседува организационите способности кои ги поседувал (пречкртаниот со фломастер-з.м.).

Инаку, околу причините за сменувањето на (пречкртаниот со фломастер-з.м.) овие лица не сакале да зборуваат многу, само споменале дека сменувањето е извршено под притисок на одредени влијателни луѓе во Куманово и Скопје, кои се на видни раководни места

во групацијата (ВМРО-ДПМНЕ-з.м.). Понатаму, овие лица истакнале дека до крајот на октомври требало да биде одржан состанок на оваа грпација на кој би требало да присуствува ОО “Марта” (Филип Петровски-з.м.) и на кој ќе се изврши избор на нов раководител, но поради незаинтересираноста и неактивноста на в.д. раководителот не дошло до негово одржување, а истиот ќе биде закажан и одржан во ноември.”

Во својот коментар оперативецот наведува дека “…сознанијата кои ни ги презентираше изворот сметаме дека го заслужуваат нашиот интерес. Во понатамошната наша работа ќе биде извршено целосно оперативно проучување за лицето Петар Пешевски од Куманово, кој претставува интерес за ДБК како член на одредени *нелегални парабезбедносни структури.* ]е биде извршена и идентификација на лицето Игор Н.-в.д. раководителот на оваа групација, за кој постојат индиции дека е близок соработник на носителот на ОО “Марта” (Филип Петровски-з.м.) и за истиот ќе биде извршено оперативно проучување. ]е се изврши идентификација на лицето Тони Н. од Куманово, припадник на оваа групација. Од наша страна ќе се преземат мерки за благовремено дознавање на денот на одржувањето на споменатиот состанок на оваа групација на кој најверојатно ќе присуствува и ОО “Марта” и истиот настан оперативно ќе биде покриен.” Како што може да се види следени се до детал активностите на подмладокот на ВМРО. Логично обеазложение не е дадено.

## *Дефиниција*

Оценки и мислења од началниците во оваа белешка, за жал, нема. ^итателот, верувам, моето жалење ќе го разбере во суштинска смисла на зборот, бидејќи додека Македонците макотрпно почнаа да се обединуваат, ДБК трошеше време, човечки потенцијали и државни (македонски) средства трудејќи се ревносно нивниот македонски патриотизам да го дефинираат како “македонски екстремизам”. Сеедно што тоа немаше никаква врска со вистината. Наместо силите и средствата да ги насочи кон Лојане, Вејце, Слупчане, Матејче,

Липково…! За овие места спомнете си за војната во 2001 година и македонските жртви, кои и денеска немаат споменик.

Вниманието силно го привлекува и оперативната обработка на актерите од досието “Марта”, спроведена од страна на УДБК-Куманово. Тоа е регистрирано под евидентен број 79 од 06.11.1997 година. Таму “Марта” е заведен со дебели букви во непријателистичкиот оддел “Македонски екстремизам во земјата”…(Значи господата од тајната “агентуријада” имале таков оддел и за странство!) Поточно, продолжува удбашкото мешетарење со судбините на македонското иселеништво, за кое бившојугословенскиот КОС го направи екстремистичкото сценарио. Порано тоа се спроведуваше со сите сили и средства против доблестни македонски патриоти за да се одбранат добрите односи на Србија со Грција. Ова за да не се создаде критична маса од македонски патриоти кои би го покренале прашањето за обединување на Македонија во етничките граници, кои беа насилно променети на 10 август 1913 година со “Букурешкиот договор”, со кој Македонија беше најбескрупулозно распарчена, со поддршка на големите сили: Русија, Франција и Велика Британија.

Во оваа белешка УДБК го следи Филип Петровски во својот роден град, во неговиот прадедовски дом и со неговите другари од детство, меѓу кои инспекторите се трудат да најдат малодушни душички за да ги преточат, да ги исфабрикуваат во шпиони, па и непријатели Филипови?! По фаќањето во удбашката пајакова мрежа на кумановскиот “крт”, оперативецот на УДБК-Куманово се сретнува со него поради добивање сознанија за активностите на Филип Петровски.

Овој (за тогашната македонска УДБ-а “македонски екстремист, националист, шовинист, гладовист, жедновист, антисдсмовист, антиудбокосовист…..број 1”) по враќањето од Скопје во Куманово, можеби ја сменил листата на јадења по гладувањето во паркот “жена-борец”, па УДБ-а мора да знае си! А тој и неговите многуилјадни истомисленици, македонски национални доследници, тоа го правеа за да се освестат национално уште поголем број Македонци, а меѓу нив и одредени припадници на тајната служба, која во своите раце ја има судбината на Македонија, која Филип Петровски и момчињата и

девојчињата во негова непосредна близина никогаш не би ја загрозиле. Кога СДСМ, или кој и да е друг субјект, ја загрозува, како што се случуваше од 1990 година, младата македонска патриотска елита ќе се испречи во таквите намери и нема тајна или јавна служба која што ќе успее да ги запре. Од една-единствена причина: Тие и нивните истомисленици друга Македонија немаат. Затоа и сакаат таа да биде суверена и независна држава, а не да се токми за сојузување со некои други “загубени случаи” на европската, па и светската сцена!

Значи, замислете ги кумановскиот “удбаш“ и кумановскиот “крт” – очи-в очи некаде на “куде тумбу с’с четири бандере!”, или пак стуткани во некој агол кај “Куба” (за да не ги забележат Филиповите приврзеници)... И замислете еден-на друг си бараат раска во очите, демек ја спасуваат Македонија од “екстремистот број 1” Филип Петровски, кој се бунтува заради нејзиниот суверенитет и унитарноста, а не ја гледаат гредата во очите на Македонија која се заканува да и го уништи видогледот на сувереноста засекогаш!

Во белешката стои: “Во разговорот изворот ни информираше дека на ден 06.11.1997 година (сабота) групацијата на носителот на ОО “Марта” (читај: Филип Петровски-з.м.) ќе одржи состанок во просториите на зградата на поранешниот “Комитет” во Куманово со почеток во 18 часот. На овој состанок, покрај другото, ќе биде избран и нов раководител на оваа групација за Куманово, кое место е упразнето неколку месеци поради сменувањето на (името е пречкртано со црн фломастер) од оваа функција. Инаку, според изворот, на овој состанок ќе биде присутен и носителот на ОО “Марта” (значи: Филип Петровски), како и други безбедносно-интересни лица од нашето подрачје и надвор од него.”

Веднаш подолу, во рубриката “коментар на оперативниот работник”, следи едно чудесно сценарио! Имено, “удбашот” предлага дека “…овој состанок на кој се очекува да присуствува носителот на ОО “Марта”, како и други безбедносно-интересни лица го заслужува нашето внимание. Заради следење и документирање на активностите на носителот на ОО “Марта” (ЗАМИСЛЕТЕ) **насочени кон насилна промена на уставно утврдениот поредок во Република Македонија**,

од наша страна ќе биде извршено оперативно покривање…” на Филип Петровски на овој состанок.

## *Промашена тема*

Ниту Бранислав Нушиќ би направил подобро сценарио, ниту пак Алфред Хичкок би снимил поинтересен филм на промашена тема! Замислете ги “тигрите” или други маскирани “невидливци” како лилјаци по уидовите на “Комитетот” во Куманово како влегуваат во салата за да подметнат “бубачки” за да чујат точно до запирка, точка, извичник, а можеби и прашалник што ќе рече “сомнителното лице” за своето ново мени! Дали ќе треба тука да се вклучува Шерлок Холмс? Не тој веќе е истрошено клише… Можеби е подобар 007… Но, ако тој е презафатен некаде во Европа, тогаш веројатно се позајмува потврден КОС-овец за да се анализира експертски секое ново овошје, зеленчук, а не дај Боже, ако Филип ги променил лебот и пијалаците…! Каде ли ќе бара УДБ-а експерти во тој случај за да се изанализира што значи новиот однос на носителот на ОО “Марта” кон суштественоста на сопственото мени, бидејќи од тоа би произлегло - до кој степен е загрозен Уставот на Република Македонија?

Токму во тоа време обезличеното име на македонската држава во ООН веќе ни беше застанато како коска во грлото, отежнувајќи ни го нормалното дишење како чесни и достоинствени Македонци. Најавените два-три месеци од привременоста на референцата БЈРМ, како замена за уставното име на Република Македонија, минаа одамна, та и се преточија во години, а креаторите на тој наш срам, на чело со тогашниот претседател Киро Глигоров, “мува не ги лазеше” барем за да се присетат и да ја “ишнат” оти во милениумската историја на Македонија токму тие за прв пат го променија нејзиното име, што е сега адут во рацете на софистицираните актери во долговековниот балкански, европски, па и светски антимакедонизам.

^удно, како можеше тогаш и “Октоподот” да го прави најголемиот пустош низ Македонија: повеќемина се самоубија поради загубените

заштеди во ТАТ; улиците низ државата станаа претесни за избрканите од работа (илјадници семејства колабираа социјално, здравствено и национално…); арамилаците на државниот капитал, на пари во фирмите од страна на гарнитурата на власт нашата држава ја вброија во врвот на безнадежните, на неподобните за вбројување во европското семејство… Тоа е трансформација, ќе констатираат “удбашите” и никому од крими-актерите ни влакно на главите нема да му поместат.

Битката беше како да се зашемети народот за да не ја забележи потрагата на тајната служба по непријатели меѓу Македонците надвор од СДСМ и другите лево ориентирани партии; колку може повеќе да бидат заслепеани граѓаните пред подметнувањата, прогоните, па и заканите по судбата на ВМРО-ДПМНЕ, особено на неговиот раководен врв, па и нап оширокото членство.

Затоа новите актери на македонската политичка сцена беа пропагандистички обезличувани како криминалци, “простаци” дојдени од правта и калта на македонските сокаци; “какви ВМРО-вци, тие Македонија ќе ја однесат во канџите на Бугарија…”, беа одеците од пропагандистичките лаборатории на УДБ-а во Македонија, во кои упорно се трагаше по напивката што би го спречила виреењето на политички структури надвор од левиот блок. Србија “удбашите” не ја споменуваа во негативистичка конотација, бидејќи си уште не беа сосема одделени од “карахиќевицата” и си уште “светиклиментицата” не им беше во ракописот на службените белешки!

## *“Удбашко” сецирање*

Шест дена подоцна од првата клапа на хичко-нушиќевистичкиот памфлет на кумановската УДБ-а… “На ден 12.11.1997 година воден е разговор со изворот”, пишува “удбашот” до своите претпоставени, и продолжува: “Разговорот е воден во врска со добивање сознанија за активностите на носителот на ОО “Марта”.

Според сознанијата од “кртот”, во службената белешка на “удбашот” стои дека на претходно споменатиот состанок во кумановскиот

“Комитет” (одржан на 06.11. истата година) присуствувале околу 200 луѓе, главно истомисленици на Филип Петровски. Но, биле забележани и лица од “двете идеолошко-спротивставени фракции”, како и “безбедносно интересни лица-припадници на споменатите фракции.”

И што следи натаму? Замислете “удбашот” си дава за право во својата шпионска белешка да сецира млади луѓе на “врховисти”, што значи за него меѓу тие 200 присутни има и “централисти”. Во вторите, веројатно, се смета и себе си, бидејќи Филип Петровски, Драган Даравелски, Ѕвонко Трајковски беше ги вброил во “врховисти”. Тоа значи свесно да ги набљудува низ диоптријата на омразата затоа што не се членови на неговата партија, чија платформа беше зачувување на комунистичка Југославија по секоја цена, па дури и во сојуз со Алија Изетбеговиќ!!! А замислете: во продолжение на оваа белешка присутните на состанокот Стојанче Стефановски, Бранко Скендерски и Бранислав Паневски, “удбашот” ги сместил во “промакедонската” фракција! Во пригодава само по себе се наметнува прашањето: дали ваквите небулозии на “монструми” во тајната служба важеа како аналитика само за ВМРО-ДПМНЕ, или пак и за СДСМ и другите партии од левиот блок во Република Македонија? Ако ваквиот пристап важел и за СДСМ, тоагаш зошто во службата немаа линија на истражување српски екстремизам, каде ќе можеа да сместат илјадници граѓани од Македонија во фракцијата “четници”, кои и ден-денес се борат за враќање на Македонија, на македонскиот народ и на неговата света Македонска православна црква во канхите на Србија? Или можеби, вториот “удбашки” клон во тајната служба не го допушташе КОС, па великосрбизмот во Македонија беше третиран како нормална работа, а македонскиот патриотизам, чии протагонисти крвавеа за суверена Македонија во рамките на Европската Унија, за независна македонска нација и за автокефална Македонска православна црква – тие беа ерес. Срамота!

## *Главна кујна*

Ете која е главната кујна која ги креирала дележите на македонскиот народ! Паушалните, та дури и тенденциозни, а со тоа и неодржливи оценки на најобични “удбашки”, приучени незнајковци, обландирани во инспекторскиот плашт на тајната служба, го сочинуваа главниот столб на антивмровската пропаганда во Република Македонија што ја правеа новинарите блиски на оваа служба, а во медиумите објавувани (божем) како новинарски сознанија од нивни блиски извори. Целта беше сосема јасна: пропагандистички да бидат оцрнети македонски национални кадри, кои се обидоа македонскиот народ да го поведат по патот на чистиот македонизам, со тешки невистини да биде скршен р’бетот на ВМРО-ДПМНЕ и потоа партијата да биде разбиена од внатре за да не претставува изборна опасност на СДСМ! Затоа - пак, та и по илјадити пат – СРАМОТА!

Логичниот предлог до македонскиот аналитички и правен сустем гласи: да формираат специјално национално тело за тотална истрага на ваквите случаи уште од времето на НОБ до денес, особено случаите од 1990-та и во подоцнежните транзициони години, со цел да бидат оценети праведностите, тенденциозностите и злонамерите, бидејќи последиците од тоа се претешки и ги тегли целиот македонски народ на својот грб. Зашто, некој си оперативец на УДБК во службена белешка некого да го окарактеризира како врховист, а да не понуди никаков факт за тоа, е намера која е деструктивна, нелогична и неиздржана. Таквата неправда мора да биде осудена.

Во дослух со ваквата неправда, ме радува намерата на Филип Петровски да формира здружение кое врз основа на личните досијеа добиени од МВР ќе покренува обвиненија против одредени директори на ДБК, началници и оперативци (по име и презиме) за тенденциозните карактеризирања во службените белешки, врз чија основа голем број Македонци беа етикетирани како непријатели на сопствената татковина! Тие судски процеси, на кои како сведоци би биле повикани и “кртовите”, најверојатно, ќе бидат едни од најинтересните. Доколку им биде тешко

овие предмети да ги судат постојните судови, тогаш предлагам да биде формиран Суд за македонската национална правда, во кој би биле судени инволвираните припадници на тајната служба и нивните “кртови”. Овој суд, на чие чело би застанал одбран македонски Визентал, би бил од отворен карактер и би помогнал многу во лустрацијата, но и во дефинитивното жигосување на едни од клучните виновници за расколите во македонскиот народ. Овој процес мора да се одвива и хоризонтално, но и вертикално, па пресудите задолжително би биле објавувани.

Без правна (судска) пресметка со ваквите квази-заштитници на уставниот поредок на Македонија, (а всушност гробари на македонскиот национален патриотизам) македонската држава и нација постојано ќе имаат на своите образи петна од минатото дека биле жртви на свои предавници, а всушност станува збор за туѓински инсталации во најчувствителните ресори на државата, од каде земале плати работејќи на разбивање на природните македонските етнички системи во народот, со чисто македонски национален код. Сето тоа само за да се спаси видливата пројугословенска, просрпска искра во Македонија, која во погоден момент, доколку и се подметнат брзозапаливи елементи – би пламнала како факел.

Ако бил во право оперативецот на УДБК со врховистичката етикета на именуваните личности, зошто тогаш нивните имиња ги оставил во белешката, а сопственото и имињата на своите повисоки раководители ги пречкртал. Или можеби тоа го направил наредбодавачот, кој исто така мора да биде објавен со име и презиме, семејно и друго потекло. Зашто, по врховистичката етикеција, наместо бомбастични сознанија, “удбашот” во белешката нуди само најобични констатации од типот на дневно информирање за тоа како тече водата на која и да е река на нашево или кое и да е друго поднебје. Имено, тој пишува дека “причината за одржување на овој состанок била изборот на раководител на испразнетото место (на ова место името е пречкртано со фломастер)”. Од ова место “пречкртаниот со фломастер” бил сменет во август оваа (1997-з.м.) година наводно “поради одредени (не кажува какви!-з.м.) идејни несогласувања.

Инаку, на состанокот со свои говори настапиле Томислав Стојановски од Куманово, (бивш кумановски пратеник), и носителот на ОО “Марта” (Филип Петровски-з.м.), по што се пристапило кон избор на раководното лице. За раководител било избрано лицето Дејан Димковски од Куманово, студент на Шумарскиот факултет во Скопје и сопственик на приватно претпријатие(на ова име и презиме некој во УДБК му ставил црна рамка со фломастер, што би требало да значи дека бил следната мета за шпионска обработка-з.м.). За негови најблиски соработници биле избрани лицата: Зоран Паневски, Тони Јакимовски, Бранкица Маневска и Игор Димчевски, сите од Куманово. Состанокот бил завршен за четириесетина минути, по што ОО “Марта” заедно со овие лица отишле во кафе-барот “Студио 56” во Куманово, сопственост на Драган Даравелски, каде истите биле негови гости.”

Во продолжение следи мислењето на оперативниот работник. Тој пишува дека “во понатамошната работа од страна на УДБК-Куманово ќе биде извршено целосно оперативно проучување (простете, но така стои во службената белешка-з.м.) за гореспоменатите лица-истомисленици на Филип Петровски, со цел утврдување на можности за создавање на оперативна мрежа од лица (читај – шпиони!-з.м.) кои би биле ангажирани за следење на екстремните активности и истапи на ОО “Марта” од позиции на македонски екстремизам во земјата (читај од стојалиште на насоченост за менување на Владата на СДСМ, зашто екстремизмот во безбедносна смисла од аспект на третман на една државна тајна служба, за Филип Петровски и за неговите најблиски другари, пријатели и соработници беше мислена именка-з.м.).”

И толку…!!!

## ***Вистинските непријатели***

Но, не запреа. Веројатно, фамозните “врховисти” ги поттикнаа инспекторите на УДБК-Куманово (и не само нив) да продолжат со својот лабораториски спектакуларизам на невидената фиктивност во обидите да бараат непријатели на Македонија и на македонската нација каде што

ги нема, наместо да се сконцентрираат таму каде што ги имаше и беа видливи со голо око. Вистинските непријатели преку ноќ им го запоседнаа Танушевци, Липково, Вејце и други места, им го украдоа македонскиот манастир “Свети Прохор Пчински”, им го запоседнаа “^упино Брдо”… Но, за тоа во друга пригода.

Мислење мое (во оваа-ако сакате-моја службена белешка од обработката на носителот на ОО “ОКТОПОД”) како оперативен работник на македонското аналитичко новинарство: Да, УБК (или ДБК, сеедно) при МВР, односно УДБК-Куманово, па и другите деташирани управи, сектори, одделенија, како тајна служба озаконета за заштита на уставниот поредок на македонската држава, требаше да се вклучи и будно (аналитички) да ги следи процесите на “македонската младинска пролет” во 1997-та година, но од позиција на суштинска заштита на раководството, па и на други активисти од вистинските непријатели на суверенитетот и на демократските придобивки од седумгодишната транзиција на македонската посткомунистичка држава, во која требаше брзо да се раскрсти со минатото и од позиција на општественото уредување во самата држава, но и од аспект на фикцијата на СДСМ зацртана во вториот дел од референдумското прашање од 1991 година: “…со право да стапи во сојуз со некоја од државите на поранешна СФРЈ”!

Овие млади луѓе не ја прифаќаа, не ја прифаќаат и никогаш нема да ја прифатат ваквата прокомунистичка импутација во суверено тело на македонската држава. Точно знаеја за што се борат. Затоа и целиот народ застана зад нив. Доколку навистина беа “врховисти” ќе останеа осамени на сцената. Но, тие не беа тоа и не се бореа против уставниот поредок на Република Македонија, бидејќи одлично знаеја дека друга татковина немаат. А за својата би ги дале и сопствените животи. Се бореа за унитарна македонска држава, чиј носител на суверенитетот вистински ќе биде македонскиот народ, а не со подметнување на “кукавички јајца” во скопскиот Педагошки факултет од страна на тогашното лево ориентирано мнозинство во Парламентот, предводено од СДСМ, кое со Законот за јазиците, всушност, на опасна врата ја промовира федерализацијата на посткомунистичка Македонија. Нив

УБК, за жал, не ги гледаше, а своите сили и “удбашки” методи ги спростри кон оние кои ги раширија едрата за да ја почувствуваат силата на ветрот на новото време.

### *Сами*

Пратениците на СДСМ тогаш решаваа сами. ВМРО-ДПМНЕ во 1994 година ги бојкотираше наместените и недемократски избори и излезе од Собранието на Република Македонија за да не биде дел од озаконувањето на прокомунистичката агонија во нашата држава. Тенденциозно етикетираните “врховисти” се бореа токму за исчистување на Македонскиот Дом и на неговиот Двор од вистинските непријатели, кои тогаш ја решетаа Македонија. Ја бранеа од чуварите и заштитниците на комунистичкиот аманет, рефлектиран (од најдлабоката човечка интима) во флоскуларниот восклик искажан на еден предизборен митинг од страна на Киро Глигоров (“…Ве молам не ме оставајте сам…!”) пред наследниците, возобновителите, продолжителите и вештите прилагодувачи на идеологијата и стратегизмот на комунистите.

Тогаш УБК беше во нивна функција. Само од таквото стојалиште може да се “оправда” барањето непријатели на Македонија и на македонскиот народ во новоформираните политички партии со македонски национален код како ВМРО-ДПМНЕ, чие досие не би не зачудило ако тогаш било водено дури и на црна хартија!!! Но, народните пари не се слеваат во Бухетот на Македонија за такво лицемерие од оние на кои им е доверена државата, па затоа ова мора да се истражи до последниот лист хартија, до последниот човек, до последниот оперативец, до последниот “крт”. Народот има право да ги добие одговорите на сите отворени прашања.

Да, трагачите по разни “врховисти” во македонското национално ткиво, кое на туѓинските интереси им пречело да биде здраво, продолжија во Македонија да прават дупка во водата… В раце ја имаме службената белешка (ев. бр. 156) од 19 февруари 1998 година.

“Удбашот” пишува дека, по негово барање, обновени се контактите со “кртот”, кого тој го нарекува извор.

Најновата средба била одржана вчерадента, на 18.02.1998 година, поради дружбата на Драган Даравелски, проф. д-р Димитар Димитров, академик Никола Кљусев, Филип Петровски, веројатно заедно со “удбашкиот крт”, на 17 февруари 1998 година во кафе-барот “Студио 56”. Заинтересираноста на “удбашот” била за тоа што е разговарано на средбата, какви “заговори” се правени (можеби била спомената некоја од соседните држави; не дај Боже тоа да бил северниот сосед – веројатно без двоумење би следел налог за апсење)!

Елаборацијата на “кртот”, кон кого споменатите господа, ете, имале доверба, не слутејќи дека покрај себе имаат предавник од најподмолен профилитет, била насочена кон последните активности на носителот на Филип Петровски (можеби човекот сменил нешто во секојдневието: приборот за јадење, или пак можеби фатил нова девојка, купил некоја книга. ^итаме дека Филип Петровски на споменатата средба во “Студио 56” истакнал дека штотуку се вратил од САД, каде што престојувал шест недели и тоа на покана на американската Влада.

Натаму, што е уште “побитно” за историјата, е фактот што Петровски истакнал дека во САД (замислете) посетил повеќе градови, а меѓу нив и Вашингтон, каде бил во посета на повеќе државни институции на САД. (Ова на Филип Петровски да му се случеше во 50-тите, 60-тите, 70-тите, а богами и во 80-тите години од 20-тиот век, веднаш по враќањето, уште од аеродроме, ќе беше собран во “ќорка” од УДБ-а). Замислете што уште било важно да се констатира во службената белешка: дека Петровски таму остварил средба и со официјалниот претставник на Република Македонија во САД, Љубица Ачевска. Во службената белешка нашле место дури и импресиите на Петровски од престојот во САД. Но, тука има и една реченица произведена на дното на потсвеста на испраниот “удбашки” мозок: “Во разговорот истиот (Филип Петровски-з.м.) нема споменато дали евентуално има остварено средби со лица од МПО (Македонската патриотска организација) и од ДООМ (Движење за обнова и обединување на Македонија) во САД.

На крајот од белешката е поместен коментарот на оперативниот работник, кој гласи: “Сознанијата кои ни ги презентираше изворот (читај “кртот”-з.м.), сметаме дека го заслужуваат вниманието на ДБК. Во понатамошната работа ќе настојуваме да го утврдиме карактерот на посетата на ОО “Марта” (Филип Петровски-з.м.) во САД, како и контактите кои ги има остварено таму.”

***ЗАГУБЕНА БИТКА***

**(глава шеста)**

***Н***ајверојатно "удбашкиот" оперативец посакувал да се прошета низ САД со мотивација да истражи каде си бил Филип Петровски, со кои луѓе се сретнал, што разговарал; притоа (евентуално) дали ја споменал Република Македонија, во која конотација, дали тоа било од позиција на "македонски екстремизам"…и оттаму да испрати "историски" извештаи во УДБК-Куманово, кои можеби би го издигнале до началничко место!

Структурализирајќи го натаму евентуалниот престој на "удбашкиот" оперативец во САД (иако тие не смееја да патуваат туку-така во странство, освен ако не се вгнездеа во нашите дипломатско-конзуларни претставништва во улога на некаков секретар, или пак како лажен трговец со фиктивна фирма на негово име, а можеби и како новинар на "Кумановски весник" итн.) ќе се обидеме да допреме до сферата на неговиот оптимум на вашингтонските тротоари (на пример)…

## *Досе (замислено име на "удбашот")*

- Нека ми биде простено во пригодава што ќе ја формализирам неговата безименост со Досе од една македонска битова драма (извинувајќи му се истовремено на авторовиот драматуршки гениј за позајмицата на неговиот лик)… Зашто, "Марта" не е ништо друго освен една најобична македонска трагикомедија од неосвестена потсвест на "досевци" од македонската "УДБ-а" под покривот на тогаш си уште недомакедончената ДБК, или УБК, сеедно.

И замислете го сега нашиот Досе со шеширче на главата, а облечен во гардероба набрзина купена од "кумановотекс". Сакото и панталоните се погодиле помал број! Ракавите спуштени повисоко над глуждовите од дланките, а панталоните со тричетвртински димензии, кои наместо да ги допираат лакираните чевли (некој сантим подолги од

димензијата на стапалата, демек, за да му бидат покомотни во талкањето по вашингтонските тротоари) се поткренале, исто така, повисоко над глуждовите од нозете, па во тој меѓупростор од рабовите на чевлите и прикрајот на панталоните, уиркаат шарените чорапи со чарличаплиновски трагикомичен привид, но со македонски бренд. Да, “Црвена увезда”, како погодивте, живи си?!

^овекот, кој во однос на англискиот јазик мисли дека му е доволен кумановскиот дијалект, во својата типична заталканост случајно застанал пред некоја од многуте јавни куќи во главниот американски град. Во едната рака држи фотографија со ликот на Филип Петровски, прилепена на мал бележник, а во другата рака има пенкало на готовс да ја внесе во бележничето и најмалата трага од парфемот на носителот на ОО “Марта”, што останала да трае на американското поднебје во Вашингтон.

(Безбројни се прошетките низ светот кои ДБК ги направила во потрага по македонските патриоти).

## *Силуетата*

“Ех, Досе, не се губи во велеградот, туку сработи нешто… Зошто те пратија од Службата со доларчиња тешко прибрани во Бухетот”, му шепоти гласот на совеста и тој веднаш како видра ја развртува главата. Кога погледот, не како од две, туку како од дваесет очи во неговата глава, му се залепуваат врз една изразито цицлеста силуета која излегува од јавната куќа и ца-па-ца-па – право кај нашиот Досе!

-Хај-дују-ду, му се витка до него како јагула од Дримон струшки.

-Ду-ју-ду-ју…, се обидува да возврати Досе со својот кумановски дијалект во англискиот и неминовно му светнува сијаличката во кодираната потсвест: “^екај, чекај…ќе се разбереме со оваа, ми спомнува ЈУ, значи претпоставува оти су од Југославија!!!”. И по кусо размислување и возвраќа: -Да, да од Југославија су, од Куманово, како знаеше жити…

-Е…е…, извол…пардон, повелете, го поведува цицлестата цица-маца кон својот апартман. Тој останува вчудовиден од поканата на

македонски јазик среде Вашингтон! Но, сепак прифаќа да влезе, размислувајќи дека од некаде мора да почне, на нечие рамено мора да се потпре во оваа туѓина. И еве субјект за оперативна обработка (ОО), кој ќе му помогне да дојде до потребните сознанија за дејствувањето на Филип Петровски при неговиот неодамнешен престој во САД. Таа ќе му помогне да се сретне со оние со кои се сретнувал носителот на ОО "Марта" и да дознае за што разговарале, што рекол Филип Петровски, дали ја спомнал Република Македонија, дали тоа го направил на средби со Македонци кои живеат во Вашингтон и други американски градови, села, хотели, мотели, биртии, продавници…и дали тие имаат намера да допатуваат наскоро во Македонија! Сето тоа мора да се знае како стратегија на Службата!

Влегуваат во апартманот, штракнува бравата од внатре и во следниот миг таа ги ослободува рамениците и градите од својата гардероба и блеснуваат цицките како "кумановске лејке"… Досе ги ококорува своите очички не како две, туку како дваесет во својата глава, а таа го прашува:

-Како сакате господине да ја праиме она работа? Најобично: легни-истури чини сто доларчиња, а ако искаш малкунуа повозбудливо ќе платиш повише!

-Еј, колку де повише, прашува Досе.

-Колку ќе ти биде поубо, толку е поскапо, му одговара цица-мацата.

И додека тој размислува, таа му го вади шеширот од главата, му го соблекува три-четвртинското палто, му ја разврзува вратоврската со голем триаголник во околувратникот на кошулата, го раскопчува и ги залепува своите изразито накарминисани усни на неговите влакнести гради, во кои се слуша забрзаното биење на срцето собрано како копец! Во следниот миг таа го оттурнува на широкиот кревет и тој се плеснува грбечки, испуштајќи ги од рацете пенкалото и бележничето со фотографијата. Таа го опчекорува и му седнува на стомакот, вперувајќи го својот поглед во ликот на фотографијата.

Прашува:

-Кој ти е, бе, 'вој на сликичка? Да не си од оние…?

-Ма, не, и  одговара Досе, измачувајќи се да најде најсоодветна форма да и  објасни…

Таа ја зема фотографијата во своите раце и му вели на Досе:

-Дај го, бе, ‘вој…! Види го, прав лепотан. Нему би му дала без доларчиња…!

## *ОО*

-Па, дај ми и мене така, се буни Досе и продолжува: -За него ќе те замолам да ми помогнеш, а јас ќе ти се оддолжам, вели Досе почнувајќи со методологијата од цица-мацата, која сега му седи со раширени нозе врз колковите, да создаде ОО, односно извор, шпион, или “крт”, како сакате.

-Шо, бе, за ‘вој, па ја не го зна него! Како ќе ти помогна да го најш, ко’ не го зна, му вели таа, нагласувајќи: -Ја овде су за да заработа што појче доларчиња, се пупуна за нив, а не за да ти бара некој си шо не го зна.

-Де, бе, покроце малку, ја теши Досе, велејќи: -Доларчињата не се заработуваат само пупунејќи се, ами има и други начини. Ти мене ќе ми помогнеш за овој (покажува со прстот на фотографијата), а јас тебе – туп…доларчиња…!

-Па, да го тражиме, ај…, готова е цица-маца да се впушти во погон.

-Не ме разбираш, продолжува Досе, нема да го бараме него, тој веќе е во Македонија и прави ујдурми против Уставот. Ама бил овде и сега јас морам да дознаам каде бил, со кого се сретнал, што разговарале, какви заговори правеле…

-Абе, кој си ти, копук низаеден? Шо се заебав ја да те викна внатре!? Шпион си или шо си?

-Не, бе, сестро, тој и  должи пари на една фирма, па наводно имал овде фирма, а јас ќе пишувам за тоа во “Кумановски весник”.

-А, бе, ништо не те разбира! ‘Вој должел пари, овде имал фирма, сега праел ујдурми во Македонија, а ти ќе пишуаш во “Кумановски

весник”…! Драпај си меот…! Ако си шпион оди во српскине и во грчкине цркви, тамо барат такви. Овде кај мене да си се опашиме, да си ми дајш доларчиња за то и ојми со здравје, му вели таа.

-^екај, чекај, покроце…! Си ќе бидит, ама јас само што дојдов, вчера пристигнав, се сместив во едно хотелче на периферија, поевтино, знајш, и еве среќата ме донесе кај тебе… Како се викаш?

-А, бе, по македонски Фросе, ама овде ме викаат Лолита, му одговара таа.

-Е, па, Фросе, сестричке, си што барам од тебе е само да ми помогнеш да се зближам со некои луѓе од македонските организации, додава Досе.

## ***Макрото***

-А, а… Бране е за тебе, вели Фросе, се симнува од Досе и завртува на телефонот.

По некоја минута во апартманот влегува огромен човек, со брада и поглед, со кој чиниш би распарчил и бетонска плоча.

-Тоа е мојот макро, вели Фросе и уште не ја завршила мислата, кога новодојдениот ја фаќа за раката и ја прашува:

-Има ли некој проблем?

-Не, му вели таа и веднаш продолжува: -Го собрав од тротоарот пред куќава. Знајш, ми заличе на нашинец и не се излажав. Ама сака нешто друго…

-Што сакаш, бе, братче, прашува макрото.

Досе, кој веќе завршил со облекувањето на кошулата и на сакото, со ставањето на машната и со возглавувањето на шеширчето, ги собира фотографијата, бележничето и пенкалото од креветот и се приближува до макрото, подавајќи ја раката за запознавање:

-Јас сум Досе…!

Увидувајќи дека од другата страна нема подадена рака, ја повлекува својата и продолжува: -Ми треба да запознаам нашинци од македонските организации.

-Тоа ќе те чини 200 долари, возвраќа макрото, кој дискретно се потсмева поради сакото, панталоните, вратоврската и шеширчето на Досе...

Досе ги крева рамениците во знак на одобрување, ја нурнува раката во хебот од панталоните и вади две стуткани новчаници по сто долари и му ги подава на макрото. Тој тогаш на мобилен повикува некого. За неколку минути пред јавната куќа доаѓа такси кое го презема Досе и го носи каде што му нагласува макрото.

-Тоа ќе ве чини сто долари, плус за такси-услугата, му вели таксистот на Досе.

-Во ред, вели Досе со неслучајна преплашеност во очите.

-Де, бе, братче, шо си се исплашил толку, седи слободно во каров. Ја ќе те однеса во една од македонските цркви, а ти после ќе си тераш.

Така би се затворил првиот од деветте Дантееви кругови за нашиот Досе, кој на овој начин би имал невидена среќа со својот изглед, во кој всушност се крие неговото спасение. Зашто, ако беше господин со хемсбондовски изглед, едноставно, кај Лолита ќе беше ограбен и сместен во контејнер. Вака барем има изгледи да се протне низ иглените уши на опстојот, да се закачи како крлеж на македонското национално ткиво во Вашингтон и да шпионира за ДБК!

## *СПРЕЧЕНИ ЗЛА*

## (глава седма)

***З***а среќа на парламентарните избори во Република Македонија, одржани кон крајот на 1998-ма година, победи ВМРО-ДПМНЕ, па "удбашот" остана дома продолжувајќи да шпионира за центрите чиј интерес не е единството на македонскиот народ, а можеби и чекајќи пензија од сработеното против обединувачките процеси на Македонците во татковината, во соседните држави на Република Македонија, во европските, во прекуокеанските и во други земји.

Одеднаш ОО "Марта" стана товар за ДБК, бидејќи се испразнија кабинетите од каде што доаѓаа наредбите за квалификации и истражувања на македонските патриоти. И не само тоа... Носителот на ОО "Марта" стана пратеник во Собранието на Македонија од редовите на прогонуваната ВМРО-ДПМНЕ.

Во документот за дерегистрација на предметот поврзан со името на Филип Петровски, заведен во рубриката "државна тајна-строго доверливо", стои дека "Филип Петровски, со решение на Директорот на ДБК (Зоран Верушевски-з.м.) од 13.03.1997 година е заведен со псевдонимот "МАРТА". Тоа е направено поради постоење на основано сомнение за преземање на противуставни активности од негова страна, директно насочени кон насилна промена на уставниот поредок на Република Македонија. (Но, не се наведува каква е таа насилна промена).

Споменатото лице (Петровски-з.м.), се вели натаму во документот, како припадник (замислете!!!) на одредени екстремни групации во земјата беше организатор на манифестации на кои беше заговарано насилна промена на уставниот поредок и на демократските институции на Република Македонија. (Уште една невидена заблуда-з.м.) Во текот на водењето на ОО "МАРТА" екстремните активности и настапи на споменатото лице беа следени преку изворите: "ЗОКИ", "ГЕМИХИЈА", "АШИК" и "БОДИГАРД", а беше применувана и ОТС мерката "ВРЕЛО".

Од преземените мерки и активности беа потврдени противуставните активности на споменатото лице (лага невидена-з.м.). Бидејќи Филип Петровски подолго време е пасивизиран, а имајќи го предвид и протекот на времето од неговото заведување во ОО “МАРТА”, сметаме дека се исполнети условите за негова дерегистрација од споменатиот псевдоним.”

Овој документ е донесен на 04.11.1998 година кога партијата на Петровски (ВМРО-ДПМНЕ) веќе беше на власта и ја водеше Република Македонија кон зацврстување на суверенитетот, територијалниот интегритет, и унитаристичкиот карактер на државата.

**Значи, не се промени тој, туку општествените прилики во Република Македонија беа нови, во кои беше запрено прогонувањето на македонските патриоти од страна на ДБК.**

Штом на власт во Република Македонија дојде ВМРО-ДПМНЕ, оперативците на оваа служба беа насочени да се борат против вистинските шпиони и непријатели на македонската држава и нација, кои беа инсталирани речиси во сите општествени пори.

## ***ДОБИЕНА БИТКА***

## **(глава осма)**

***Д***енес по една деценија од обидите на ДБК од актерите во ОО “Марта”, особено од Филип Петровски, да исфабрикува непријатели на Македонија, односно на нејзиниот уставен поредок, можеме слободно да констатираме дека оваа гнасна квазибезбедносна операција на тајната служба на СДСМ треба да се води во графата загубени битки, а Директорот, неговиот заменик, началниците, оперативците и “кртовите” да бидат принудени да ги вратат потрошените пари за оваа “дупка во вода”, како и за нивните плати и подмитувања, бидејќи очигледно не ги заслужиле. Нејзините оперативци, одејќи по врвиците на Филип Петровски можеа само да ја помирисуваат неговата трага како потпретседател на Унијата на млади сили на ВМРО-ДПМНЕ. Во јуни 1997-ма беше назначен и за шеф на Кабинетот на претседателот на ВМРО-ДПМНЕ, Љубчо Георгиевски, а во септември истата година тој станува претседател на Унијата на млади сили. Битката со безбедносно сомнителните структури внатре во ВМРО-ДПМНЕ тогаш беше добиена, а партијата прочистена се подготвуваше за победа на избори.

Досе станувашe загубен случај на кумановската калдрма. Зашто, не живееше со времето кое работеше, работи и ќе работи за Македонија, за македонскиот народ и за неговата света Македонска православна црква.

### ***Столб***

Држејќи ја својата глава возвишено воздигната врз р’бетниот столб на чистиот македонски гордостој, Филип Петровски на 80-та седница на Собранието на Република Македонија, одржана на 31.08.2001 година, кога Македонија го преживуваше грозоморното крвавење од Татковинската војна против окупаторските сили на Косовскиот заштитен корпус и на албанските терористи, ќе се јави за дискусија по повод отворањето на процедурата за промена на Уставот

на Република Македонија. Со право покрај говорницата се чувствуваше величествено горд, чувствувајќи го опсјајот на ореолот од суверeноста на својата унитарна македонска држава. Безрезерво зрачејќи со љубов кон сите тој уште на почетокот од својата дискусија ќе нагласи дека "…ретки се седниците на кои се дискутира за прашања со толкава историска вачност за една држава и би потенцирал со ваква историска важност за еден народ, мислам на македонскиот народ

Денес оваа процедура на одржување на седница, односно отварање на процедурата за промена на Уставот за некои ќе биде гордост што се пратеници, меѓутоа, за некои ќе биде срам што се пратеници, а тој срам предвидувам, еве си давам за право, иако претходниот дискутант рече дека не е Ванѓа, меѓутоа, не мора да се биде Ванѓа за да се видат вакви работи, предвидувам дека некои презимиња со векови ќе ги следи овој срам, бидејќи учествувале во предаството на идеалите на многу генерации македонски синови и ќерки. Ова посебно се однесува на македонскиот дел од овој Парламент."

Свесно запирајќи го излагањето и вперувајќи го својот остар поглед во пратениците од левиот блок, кои до пред неколку дена беа власт во државата, а сега се опозиција, кои бучно реагираа на предавничката квалификација што ја искажа овој млад човек кон нив, Филип Петровски, како тивок Повардарец да го повеал по лицето, само со спокој ќе продолжи: "Би сакал да најавам дека сакам да зборувам, малку за историјатот на проблемот понатаму, сакам кратко да го анализирам документот, Рамковниот договор од Охрид, што ни е предложен од страна на Претседателот на државата и понатаму сакам да зборувам за некои прашања кои се наметнуваат во целата процедура, некои дилеми кои се поврзани не само со документот, некои дилеми кои излегуваат малку повеќе и пошироко опфаќаат едни комплексни односи за тоа како ни е уредена заедницата, државата, како функционира овој Парламент и кои се тука предавници, а кои заштитници на интересите на македонскиот народ, кои се ПРОТИВ, кои се ЗА.

## *Корени*

Сега, ако ми дозволите, кратко за историјатот… Се одлучив да зборувам за историјатот на овој проблем затоа што не сметам дека војната, војна внимавајте, ги користам термините на г-динот Црвенковски, го слушав денес кога дискутираше, неколку пати, рече – ВОЈНА... Значи, не сметам дека оваа војна трае шест месеци и дека е ова феномен што ни се случува од февруари и едноставно како таков треба да го акцептираме и да бараме одговорност, односно да промислуваме и размислуваме за период од шест месеци.

Јас мислам дека целата ситуација има корени најмалку 50-години. Меѓутоа, ќе се задржам на годините на суверена и независна Македонија. Не сакам да зборувам за тоа дека дедо ми од 1950 до 1956 година живеел во Тетово и се борел против балистичките банди на Шара. Тоа е семејна работа. Меѓутоа и тоа докажува дека има историјат ова што се случува на Шара.

Ќе се задржам на годините на независна и суверена Македонија. Мислам дека тоа не интересира и мислам дека никој нема право да ми каже дека со тоа што ќе го анализирам и со тоа што можеби нема да се согласам со таканаречениот мировен план, јас сум предавник, а тој е заштитник на македонскиот народ.

Како ќе гласам ќе ви кажам на крај. Прво дозволете ми да ја образложам мојата замисла, размисла околу овој проблем кој ве уверувам дека дење - ноќе ме мачи. Се срамам понекогаш што сум Македонец, се тргам од луѓето на улица, затоа што не знам што да им кажам. После ова, ако прифатам некои тези и предлози мислам дефинитивно не ми останува ништо на кое што како Македонец ке можам да се гордеам.

Да одиме со ред…

Во 1992 година се одржа референдум за “Илирида”. Или можеби не се сеќавате?! Да се потсетиме која партија го направи тоа: ДПА или ПДП!? Мислам дека пратениците знаат… За оние што не знаат: тоа беше ПДП, затоа што ДПА тогаш уште не беше ни оформена.

(Некој од пратеничко место викна: ЗАЕДНО!).

-Заедно, извика со зачуденост младиот пратеник и продолжи: -Еве, знач, добивам сугестија од албанските пратеници, продолжи Филип Петровски, дека заедно ја правеле “Илирида”. Токму тоа е потврда на она што денеска го правите дека нема искреност.

Ви благодарам што вака ми сугерирате сега кога ќе ги образложувам другите постулати… Затоа, Ве молам, исто так,а сугерирајте ми, јас сум сконцентриран ќе ве слушам и ќе ги прифатам вашите сугестии. Зашто ова не е дискусија што е напишана, јас ова го имам во главава и ви кажав дека мене ме мачи, и многу ми е жал што не ги мачи сите македонски пратеници. Иако денеска не сум подготвен ад-хок да обвинам луѓе за предавство, како што тоа некој го стори во претходните дискусии. Зависно од тоа како ќе гласал некој ќе бил предавник или заштитник на македонскиот народ. Тоа, барем на мене, никој нема право да ми го претстави како такво и јас да го прифатам и после тоа да мислам дека тоа е некаква догма.

Да се вратам на 1992 година, референдумот за “Илирида”. Сметам дека тогаш пратениците, односно тие што гласаа за “Илирида” јасно кажаа дека сакаат да излезат на левата страна од реката Вардар, тој дел од Македонија да оди во “Голема Албанија”, заедно со Косово, заедно со делови на Црна Гора и заедно со делови на Грција. Ги имате тие карти, често излегуваат во весници, ако немате, читајте во македонските весници, затоа што ги преобјавуваат.

За мене тој референдум е јасен доказ дека постои потреба да се распарчи оваа држава уште во 1992 година. Заврши како што заврши процесот, дојде 1994 година и тетовскиот универзитет, односно неговото прогласување.

Г-динот Бранко Црвенковски рече дека денеска нема намера да ги заострува работите и дека нема намера да ги преиспитува причините, туку дека ќе погледне визионерски во иднината и дека ќе донесе некои заклучоци, кои ќе бидат за мир…

(Ако може да не ме прекинувате. Имате право да реплицирате, а јас имам право три пати да ви одговорам.)

Да се вратам на темата, никој од нас нема право со тоа што синџирот на случувањата ќе го заобиколи, да се направи визионер. Со тоа што нема да каже дека во 1994 г. е прогласен Тетовскиот универзитет...

(Дофрлување од пратеници со зборови: 1995 година беше ...)

Господа пратеници, Тетовскиот универзитет беше прогласен во 1994 година и вие не знаете кога сте го прогласиле. Значи 1994 година го имаме како случување Тетовскиот универзитет и уште сто и педесет илјади државјанства за дојденци од Косово кои ќе гласаат за господинот Киро Глигоров.

-Можеме ли да конструираме пирамида без основа?

-Кој од вас знае да конструира пирамида во воздух?

Сите вие знаете дека токму тие сто и педесет илјади нови државјани на Република Македонија денес пукаат во Македонија врз Македонци, прават етничко чистење во Тетово и неговата околина, убиваат македонски војници и полицајци. Тоа е потврден и верифициран факт кој не може да се негира.

## *Лицемерие*

Денес, да се каже, заобиколувајќи ги почетните точки, во име на единство, лажно единство и тоа не мислам на “Шиптарите” или Албанците - како сакате нарекувајте се - туку мислам на македонскиот блок дека нема да се напаѓаме, но ќе настапиме со визија како да се одвиваат работите понатака, дека нема да се прогласуваме за предавници, во најмала рака е лицемерие.

Зборувам и ви кажувам лични ставови, не зборувам во име на партија или колективитет. Тоа право не сакам да си го земам, иако јас сум член на ВМРО-ДПМНЕ и пратеник на ВМРО-ДПМНЕ и тоа е голема гордост и привилегија. Меѓутоа, мене ми се обраќаат и луѓе кои што не се по дефиниција членови на ВМРО-ДПМНЕ. Ми се обраќаат и

Македонци од етнички исчистените територии околу Шара. Ми се обраќаат исто така и луѓе кои што се на линија на фронтот во Јегуновце, жилче, Ратае и уште неколку македонски села кои што единствено останаа етнички неисчистени до Скопје, кои што се секој ден под снајперски оган, без разлика на сите можни примирја, договори, како сакате наречете ги.

Знаете ли сите тие луѓе во каков страв живеат?

Наместо тоа да биде прашањето со кое што сите ние ќе се занимаваме, еден пратеник од СДСМ ми рече дека било партиски маркетинг тоа што сум бил во униформа на Македонските безбедносни сили. Дозволете мала дигресија. Ќе се согласам дека е партиски маркетинг, истовремено ќе ве прашам: Дали може да се облече униформа и да се загине во име на една држава, како партиски маркетинг?

Од оваа говорница ве прашувам и барам да ми одговорите!

Обвинете ме вие слободно за партиски маркетинг, меѓутоа одете во Јегуновце, Жилче и Ратае и прашајте ги луѓето таму како им е дење и ноќе и дали спијат мирно!?

Исто така прашајте ги што мислат дека ќе се случи со нив ако се повлече Македонската полиција. Велам полиција, бидејќи војската некој ја повлече. Некој ги повлече тенковите, а вие добро знаете кој.

Ако некој сака единство, тоа сум јас. Ако некој мисли дека единство ни е неопходно, тоа сум јас. Ако некој сака да се дружи со вас, тоа сум јас. Јас немам ништо против вас, меѓутоа вие не можете, ниту вашиот лидер, да ни обвинувате дека сме за војна, дека сме против единство, само затоа што не ви одговара она што го правиме.

Да се вратам на 1994 година и формирањето на Тетовскиот универзитет. Македонската јавност не знае некои работи. Некои работи од страна на новинарите за целиот овој период не се пренесуваат во медиумите такви какви што се. Неинформираноста се должи на тоа што целото македонско “независно” новонарство е за ситни пари купено. Тие утре наместо да известуваат објективно ќе обвинуваат и распнуваат на крст нивни неистомисленици. Треба ли тоа да ни загрижи? Ни најмалку, затоа што утре нема ништо да остане од Македонија.

А за Тетовскиот универзитет, поради ова “објективно” новинарство кое што ја сокрива вистината, македонскиот народ нема шанса да дознае дека сега со овој договор ќе треба да се регализира. Пак ќе потсетам - Тетовскиот универзитет не беше отворен во време на владеење на ВМРО ДПМНЕ. Ме интересира како вашите способни ретори Никола Поповски или можеби Шекеринска, ќе успеат да ја убедат македонската јавност дека ВМРО ДПМНЕ е виновно или пак умешано во формирањето на тој универзитет . Е тоа сакам да го видам, а мене излезете пуздер направете ме од говорница. И убедете ме исто така дека сум предавник, ама кажете дека не сте дале 150.000 државјанства на Косовари за да владеете. Тоа се 150.000 луѓе кои што денес пукаат на нас и кои што и ден денес не знаат македонски да зборуваат. Кога ѓи малтретираат Македонците им зборуваат на српски што уште еднаш докажува дека се од Косово дојдени.

Да одиме сега во не толку далечната 1997 година. Се сеќавате дека во Тетово и Гостивар пред општинските згради се вееја албански знамиња. ВМРО-ДПМНЕ се уште беше во опозиција. Ова е време на наше опозиционо делување, но време прилично значајно за подготовка и поставување на подлога на она што денес ни се случува. Оти Македонската армија во февруари не можеше да возврати со хелихоптери, затоа што ги немаше. Во познатите случувања од 1997 година не можеше да возврати армијата со тенкови, кога беше нападнат суверенитетот на Македонија затоа што ги немаше. Во едно логичко докажување, претставување, проследување треба да зборуваме од кои појдовни точки се родил проблемот, од што до што доаѓаме, едноставно да не ги заборавиме нештата.

## *Тестови*

Кој е тој што денес може да каже дека во Танушевци во февруари оваа година настана проблемот и кризата затоа што тогаш им текнало на Шиптарите да го прават тоа. Тоа е долго подготвувано сценарио . Правени се проби, тестови. 1997 година беше тест. Тој тест го имавме во

вид на албански знамиња истакнати пред опшините на Тетово и Гостивар, што заврши како што заврши. Завршија во затвор накои луѓе, градочалниците на Гостивар и Тетово, Црвенковски интервираше со полицијата и случајот беше затворен. Меѓутоа, да ве потсетам истата таа 1997 година македонскита студенти сфатија до што ќе дојде и гласно го кажаа тоа. Имаше двомесечни протести против Законот за Педагошки факултет, на г-динот Црвенковски, направен во договор со неговите тогашни коалициони партнери со ПДП, кој што беше уште една причина повеќе и вовед во ова што денес го имаме како ситуација.

Никој не може да ми каже дека тој парцијален закон не беше логичен предвесник на она што денес ние треба со овој Рамковен договор да го дефинираме, а тоа е прогласување на Тетовскиот универзитет за државен. Пробите беа успешни, еве до што дојдовме денес и не може г-динот Црвенковски да излезе и да ни предизвикува, да ни прозива и да ни става на тапет како предавници, како одговорни, кога знаеме дека Законот за Педагошкиот факултет е негов закон. Тој закон беше срамно донесен во овој факултет. Да ве потсетам, беше изгласан откако на студентите им беше ветено дека нема да биде изгласан. Студентите беа излажани. Згора на тоа Законот беше донесен за време на паузата помеѓу зимскиот и летниот семестар со една математичка прецизност, кога повеќето студенти се наоѓаат дома, за да се избегне можноста од протести и од блокирање на Парламентот. Се сеќавате ли?

Тогаш бев надвор од Парламентот и бев многу горд на себе си и на сите студенти што го искажуваа своето незадоволство од тој закон. Денес ми е многу жал што не сум надвор со тие луѓе пред Парламентот, затоа што јас се чуствувам како дел од нив. Три ипол години до ден денешен поданичките новинари на СДСМ на крст ме распнуваат за тие протести, како расист, како шовинист, како предавник, како човек што лажно се играл со чувствата на Македонците. Јас повеќе пати кажав дека не сум се откажал од тие протести. Тие протести денес сметам дека ја добиваат својата историска верификација. Укажаа на тоа што ќе се случи со Македонија. Македонската интелегенција и свест, иако имаше и средношколци, а очиледно некои средношколци се попаметни од врвни политичари во Македонија, укажаа на тоа дека следува распад на

Македонија. А вие ни прогласивте за најголеми предавници. До ден денес не престанавте да ги негирате тие протести.

Јас ви кажувам јавно, јасно и гласно ниту сум се откажал од тие протести, ниту мислам после тестот на историјата и после тестот на времето и на историската дистанца, дека нешто било направено што не треба во тие протести. Сме сакале една единствена држава што ја имаме, затоа што јас не знам дека има друга Македонија таква каква што е, сме укажувале на тоа дека постои лицемерие од страна на Шиптарите, дека утре нас тие ќе ни го копаат гробот, ќе ја чистат етнички Македонија и дека не им е до образование. И сум горд што сум спиел 15 дена пред тоа Собрание. Сега користам можност да ги поздравам сите што биле таму и да им кажам дека мојата верба не престанала ако можат да ме разберат. Ако не, животот е долг, тука сме за докажување, освен ако не се одлучат некои поекстремни шиптарски групи и на ликвидации.

(Дофрлување од страна на некои од пратениците-Албанци со зборовите: “Не зборувај така…”)

Знаете ли зошто зборувам така? Јас не сакам да ве навредувам ниту најмалку. Но, вие мене ме навредувате кога ме нарекувате “славомакедонец”, “славоправославен”... Вашите лидери во нивнит јавни настапи се произнесуваат и ни нарекуваат така како што ние не се чувствуваме. Јас заради вас самите можам да ве нарекувам Албанци, ме\утоа сакав овој момент да дојде, да ме прашате зошто ве нарекувам Шиптари?!”

(Дофрлување на пратеници од место)

Стојан Андов:

“Ова не е разговор на двајца. Ве молам, обраќајте се на Парламентот.”

Филип Петровски:

“Се извинувам. Јас сум ја проценил историската одговорност на овој момент, сум ја проценил историската тежина на овој говор и како пратеник, господине Претседателе, согласно Деловникот за работа на Собранието и согласно Уставот на Република Македонија го користам правото да говорам така како што мислам дека треба.”

Стојан Андов:

“Никој не може да Ви го земе тоа право. Ќе си зборувате тоа што мислите.”

Филип Петровски:

“Господине Претседателе, се извинувам ако бев непристоен. Меѓутоа, бев предизвикан од место и затоа одговорив.

Завршија како што завршија протестите, се надевам дека пратениците на СДСМ ќе имаат што да проговорат за тие протести, па во репликите ќе можам да кажам нешто повеќе за нив.

## ***Амнестија***

Одиме на наредната година, 1998, кога заврши ерата на комунизмот во Македонија, ерата на едноумието, на наместени избори . Според мое длабоко уверување, на власт дојде една коалиција за која искрено да ви кажам сметав дека е во ред. Некој од сопствените идеали, младешки идеали, идеали за оваа држава, сум мислел дека со тоа ќе се остварат, ќе се реализираат и во оваа држава ќе дојде едно подобро време, ќе се реализираат некои поекти кои ќе значат подобар живот на Македонците, кои што ќе значат достоинство на Македонците.

Одиме со ред. Една од првите седници на новиот парламентарен состав, поточно меѓу првите пет седници и донесувањето на фамозниот Закон за амнестија, со кој ги амнестиравме политичките затвореници, меѓу кои и градоначалниците на Тетово и Гостивар, во знак на добра волја, во знак на подготвеност за соживот, во знак на разбирање, во знак на подадена рака дека ќе живееме заедно.

Да се потсетиме малку што се случи тогаш и како реагираше СДСМ, кој патем сега треба да се најде во улога на предлагач на закон, односно да поддржи сега нов закон за амнестија во кој и Али Ахмети треба да биде амнестиран. Меѓутоа за тоа подоцна ќе зборувам.

СДСМ гласаше против Законот за амнестие во 1998 година. Тоа беше закон со кој што ние прв пат се соочивме со тоа да ни падне рејтингот. За прв пат се соочивме со тоа да господинот Киро Глигоров, тогашен претседател на државата, го врати Законот во Парламентот затоа што, наводно, тоа било предавство. СДСМ и објаснуваше на јавноста дека ВМРО амнестира криминалци, убијци, луѓе кои работеле против државата. Тогашниот Закон за амнестија на нас како коалиција ни беше земен како најголемо зло. А ние само сакавме да покажеме добра волја, да се обидеме да живееме нормално во Македонија.

## *1999 година*

Косовска криза. 350.000 Албанци беа протерани од Косово во Македонија. Ние како држава примивме помеѓу 15 и 18 отсто бегалци од вкупната популација на нашата држава, што ако се направи споредба со нпр. Франција и бројот на жители што таму живеат, би значело дека тие примиле наеднаш околу 10 милиони бегалци на своја територија.

Ние ги примивме бегалците. Такви какви што сме, ги примивме бегалците. Зошто? Затоа што не ги сакавме? Затоа што сме геноцидни? Затоа што сме расисти, шовинисти? Или затоа што сакавме да покажеме колку сметаме дека е нормално на сосед да му се подаде рака, да му се помогне во неволја, незнаејќи дека денеска тие истите ќе се свртат и ќе пукаат на нас. Гледаме како подадената рака денес се злоупотребува. Меѓутоа, сметам дека косовската криза и си што се случуваше тогаш јасно го покажаа убедувањето на Македонците за заеднички живот. Постоеше желба, но јас малку верував дека до ова нема да дојде.

## *2000 година*

Донесовме Закон за високо образование. Поради тој Закон ние како партија загубивме шест пратеници, кои ја напуштија ВМРО-ДПМНЕ. Не говорам за тоа дали тие биле задоволни или не, или пак дали тоа бил вистинскиот чекор, туку правам ретроспектива на тоа како се одвиваа работите во тоа време, што сметам дека е битно за да се стекне вистински увид - дали СДСМ беше во право кога секојпат после секој наш чекор ни обвинуваше дека сме предавници.

Режимските новинари, вас можам и да не ве сметам за режим, вие сте 50-годишен режим, постојано ме малтретираа околу тоа, дали сум гласал или не за тој закон. Ме доведоа до една состојба да се срамам што не сум зборувал против тој закон. Дома се потев гледајќи ги седниците на Парламентот, кога госпоѓата (сегашен министер за надворешни работи) и ред пратеници оттука ме прозиваа каде е господинот Филип Петровски да каже зошто денеска неговата Влада, неговата партија носи Закон за високо образование, а тој 15 дена спиеше пред Собрание уверувајќи ни дека тоа не треба така да биде. Ќе кажам една вистина, интимна вистина, затоа што мислам дека немам што да кријам од никој:

Бев замолен да гласам за тој закон, односно да не зборувам против тој закон, од проста причина што сакавме да им покажеме на тие што денеска пукаат врз нас, што силуваат, внимајте Македонци, не Македонки, дека сакаме нормално да живееме, дека сакаме да имаме еден соживот кој што ќе трае неограничено. Јас жртвував дел од својот интегритет, од сопствената гордост, луѓе ме пцуеа по улици, за да покажеме дека сакаме нормално да живееме. И само толку, затоа што никој не ви се продал на вас, нема намера и нема право.

## *2001 година*

…бум, војна, како што рече господинот Црвенковски. Војна, меѓутоа кога ние предлагавме да се воведа воена состојба, ни направивте малоумни. Ни доведовте во една ситуација да ни прогласите за единстени виновни. Господинот Црвенковски нема право да го

користи тој збор војна, затоа што кога рековме да се воведе воена состојба, за да ги решиме проблемите, па после тоа да разговараме, ние бевме идиоти, лудаци. Како и да е, со ова што досега го кажав мислам дека овој историјат како верига на случувања не смееме да го занемариме. Секој Македонец треба да го има предвид, секој што мисли и што нешто му значи овој проблем, што му значи оваа војна, што му значи оваа држава, не смее ова да го заборави. Од каде тргнавме!?

Јас не сакам да обвинувам други. Меѓутоа, не можам да дозволам другите да дојдат тука, да ни апострофираат и да си излезат од салата, како ништо да не било. Мислам дека бев прилично јасен во врска со историјатот, би сакал да го земам предвид таканаречениот документ за мир од Охрид, документ за демократија, за враќање на нештата во нормала. Во животот на еден политичар постојат моменти после кои може одложено да дојде ефектот од она што ќе се направи, бидејќи и Исус Христос, како што знаеме бил Син на Бога, па сепак луѓето го распнале на крст, бидејќи не го разбрале. Денес, пак, после 2000 години го слават сите тие и наследниците нивни, што го распнале на крст.

Меѓутоа, ова е време во кое не смееме да бидеме лицемерни, ова е време кое не можеме да чекаме ефекно одложено дејство, ова е време во кое што сакам си да ви кажам и сеедно ми е дали утре ќе бидам политичар. Јас не знам како ќе направите избори во Липково. Јас не знам како ќе направите избори во Арачиново, или ќе испратите набљудувачи на ОНА во изборните комисии? Значи, не е време за маркетинг. Сега да има избори не можат 120 пратеници во Парламентот да седнат. Има изборни единици во кои не може да се гласа, а постои тенденција да ги има уште повеќе такви. Затоа, мислам дека треба да се погледнеме в очи и да си кажеме си што мислиме. Тоа во никој случај не значи дека јас сум во војна, а дека тие што се лицемери, лажговци, тие што им се улизуваат и на Албанците и на Меѓународната заедница, тие се правите.

Се надевам дека оваа опција за која зборувам нема да помине како Исус Христос, распната на крст. Меѓутоа, ако тоа е цената за Македонија, да ни ставите на сите голготи,  ние ќе ја прифатиме. Зборувам во сопствено име, цитирајќи некои мисли од историјата на

Македонците. Понекогаш, подобро е да се каже “подобро ужасен крај, отколку ужас без крај”. И тоа е мисла од еден од нашите свети Илинденци. Јас размислувам така денеска. Друга варијанта за нас нема.

Рамковниот договор, документ за мир, сакам да го анализирам по шест точки. Но, само бегло да спомнам:

1. за демократијата,
2. за насилството,
3. за полицијата,
4. за консензуалната демократија,
5. за легализацијата на Тетовскиот универзитет и
6. за знамињата.

Во Рамковниот договор стои дека точките даваат усогласена рамка за обезбедување на иднина на демократијата во Македонија и овозможување на развојот на поблиски и поинтегрирани односи во Република Македонија и евроатланската заедница. Јас кога го читам овој текст ,ми се наметнува едно прашање: Дали досега немаше демократија во Македонија?

Понатамошната анализа на тоа што се менува, како суштина, во Уставот, мене не може да ме убеди дека станува збор за демокатија, односно за демократизирање, менување на категории кои што одат во насока на подобрување на животот на поединецот. Напротив станува збор за капитулација, за предавство на вековни стремежи, идеали на еден народ. Ништо друго не можам да прочитам во овој Рамковен договор.

Јас не ја омаловажувам работата на тие што работеле. Сметам дека Претседателот на државата има право да поднесе иницијатива за промена на Уставот. Тоа впрочем е загарантирано право во Уставот и мислам дека никој од нас не може да го оспори тоа право. Јас не ја омаловажувам работата на 4-те партиски лидери. Не можам да кажам дека тие таму седеле, гледале сопствени интереси, или пак се глупирале, не знаеле што прават… Меѓутоа, јас си го задржувам правото да го читам Договорот така како што моите очи го гледаат, иако воопшто

не сум сигурен дека ова е тој Договор, затоа што оригиналната верзија е потпишана на англиски јазик. Кој може да потврди дека преводот на македонски е соодветен? Кој ќе потврди дека двозначноста или повеќезначноста на некои зборови не е намерно направена , или ја нема .

Се сметам за еднаков на сите 120 пратеници во македонскиот Парламент и го задржувам правото да кажам дека овој Договор ќе го читам како што го разбирам .

Основниот принцип во договорот е тоа што се отфрла потребата на насилство за остварување на политички цели. Се согласувам дека тоа секој политичар треба да го прифати како принцип. Не верувам дека некој тука би можел да излезе на говорница да каже дека не се согласува со овој принцип. Меѓутоа, во основните принципи, таму каде што се зборува за отфрлање на насилството за остварување на политички цели не се наведува кој почна да употребува насилство, кој постигна со употреба на насилство потпишување на ваков договор! Затоа што ние можеме да си наброиме, да си испарафираме многу работи во договорот, меѓутоа да истражиме како доаѓа до нив! Овој Рамковен договор додека да биде потпишан, додека лидерите на четирите партии беа во Охрид, Македонија има дваесет мртви припадници на безбедносните сили.

Може ли некој на тоа да замижи?

Принципите што се наведени тука се добри, но не се соодветни на нашата реалност. Сметам дека македонската јавност, а и пошироката, ако има интерес, треба да знае дека Рамковниот договор во самиот свој почеток не ја одразува суштинската реалност на ситуацијата во Македонија. Кој сака на тоа да затвори очи, кој сакал тоа да биде премолчено, дали некој странски фактор или некој друг, не знам, но тоа не значи дека не треба тука да се критикува она што не е издржано и неприменливо. И останувам на тоа дека Договорот не соодветствува на македонската реалност и дека неговото усвојување ќе предизвика далекусежни последици.

## *Заблуда*

За другите точки, за полицијата, ќе зборувам малку поопширно. Се извинувам што е така, меѓутоа реков дека се ретки вакви седници што имаат толку голема историска важност, и ќе зборувам опширно затоа што сметам дека македонскиот народ намерно е доведен во заблуда. Тој денеска е опсипуван со вести, со весници, од невладини организации, од разни емисари, од  партиски доброволци, од различни мешетари со објаснувања дека ова е “Договор за мир”; дека секој кој што е против Договорот, всушност, е за војна; дека со овој Договор си ќе биде по старо, дека ќе потече мед и млеко...! Притоа никој не излегува и суштински и реално не се загледува кажувајќи дека работите од некаде тргнаа, имаа свој почеток и секако сега имаат насока каде што ќе отидат. Ние како пратеници на овој народ, како луѓе на кои што им е даден мандат и истовремено одговорни пред својот народ, немаме право овие работи да ги премолчиме.

Да видиме што пишува во Рамковниот договор за началниците на полицијата на локално ниво и да си претпоставиме како ќе изгледа сето тоа применето на терен, односно како ќе изгледа Тетово или Гостивар после шест месеци.

Локалните началници на полицијата ќе ги избираат советите на општините од листи на кандидати, предложени од страна на МВР и истите редовно ќе комуницираат со советите. Незнам дали вие како пратеници планирате, а се обраќам на сите пратеници Македонци, ама Македонци, кога ќе заврши оваа пародија и фарса со промена на Уставот, да одите во Тетово. Некој од тука што планира да направи коалиција со Али Ахмети можеби ќе може да оди таму, но што станува со другите? Што станува со нас?

Тие што нема да коалицираат со Али Ахмети, ќе можат ли да одат во Тетово прашувам уште еднаш?

Дами и господа,

Тоа што сакам да ви го кажам е дека вас ќе може терористот, кој што денеска пука и убива Македонци, слободно да ве малтретира. Тоа

затоа што нема да биде идентификуван и затворен, бидејќи за тоа нема политичка волја. Напротив истите ке бидат амнестирани. Е, таквите ќе станат полицајци и тоа предност секако ќе имаат најистакнатите, најдокажаните и најекстремните, затоа што меѓу другото токму на таквите ќе им треба имунитет за тоа што денеска го прават. Тие ќе ве легитимираат кога ќе одите кон Тетово или Гостивар и ако нешто не им се допага кај вас ќе можат да ве измалтретираат колку што сакаат и ако соберете храброст да им се спротивставите, ќе можат да ве спроведат и накрајот да ве прогласат за виновен по сите основи.

Во тој случај требаше да гласате прво да се изгради алтернативниот пат за Охрид што ќе оди преку Македонски Брод, доколку воопшто мислите да одите за Охрид, а да го заобиколите Тетово. Да не ги спомнувам воопшто, дами и господа, другите општини, како што се Теарце или Лешок, затоа што таму ситуацијата во општинските совети ќе направи процентот на албански полицајци да биде и до 80 отсто. Ние со овој Рамковен договор од утре за началници на полицијата во споменатите места, но и во многу други, ќе имаме терористи.

И многу ме интересира како некој сега на ова ќе контрира од пратеничката група на СДСМ или пак од страв од терористите ќе одберете да молчите?!

## ***Консензуална демократија***

Еве и неколку новини што Рамковниот договор ги донесува, а според мене се недоволно познати и јасни на македонската јавност. Тие новини одат во насока на воведување на консенсуална демократија. На пример, за Уставниот суд една третина од судиите ќе се избира од страна на Собранието со мнозинство од вкупниот број пратеници, кое ќе содржи мнозинство од вкупниот број на пратеници кои тврдат дека припаѓаат на заедниците кои што не се мнозинско население во Македонија. Оваа постапка ќе се применува и при изборот на Народниот

правобранител и на тројца членови на Судскиот совет. Тоа е само првото ниво: Уставен суд и Народен правобранител.

(Реакција на некои пратеници во салата)

Стојан Андов:

"Ве молам престанете, дајте да го ослободиме да зборува. Човекот добил збор."

Филип Петровски:

"Уставните амандмани и Законот за локална самоуправа нема да можат да се усвојат без квалификувано мнозинство на две третини од гласовите на пратениците во рамките на тоа што ќе мора да има мнозинство од гласовите на пратеници кои тврдат дека припаѓаат на заедниците, кои не се мнозинско население во Македонија. Значи, ќе имаме консенсуална демократија по прашање на Уставниот суд, Народниот правобранител, измена на Уставот, Законот за локална самоуправа... А ова се четири столба на државата.

Понатаму, закони кои директно ги засегаат културата, употребата на јазикот, образованието, личните документи, употребата на симболи, Законот за локалната самоуправа, за град Скопје, за општинските градоначалници... За сево ова ќе мора да постои мнозинство од гласови на пратеници кои тврдат дека припаѓаат на заедници кои не се мнозинско население во Македонија.

Немојте да ме разберате дека не сум демократ, дека сметам оти Албанците не треба да се изјаснуваат за сите овие работи. Меѓутоа, ако ваквиот начин на изјаснување не е консенсуална демократија, кога на сите нивоа ќе биде потребна половина од нивни гласови како услов, тогаш што е? Или половина привилегирани албански пратеници ќе гласаат или нема ништо од гласањето!

Наредна работа: се укинува она што се нарекува механизам на гласање, просто мнозинство, апсолутно мнозинство, двотретинско мнозинство. Ништо од тоа нема веќе да важи.

Вие можете да имате 80 пратеници за некаква промена на Уставот, меѓутоа под претпоставка дека има 25 албански пратеници во Парламентот и само 12 од нив се изјасниле за промената, во тој случај промената нема да важи, оти не е исполнет условот половината од нив позитивно да се изјаснат. ]е се доведеме во ситуација никогаш ништо да не можеме да промениме во Уставот. и верувајте тоа е дефиниција на пропаста. Па, кој ги ограничува сега истите тие пратеници кои што не се Македонци да поднесат било какво барање поврзано со точките горе неведени, па дури и за промена на Уставот?

Еве сега се 25 на број, не се доволно за покренување иницијатива за измена на Уставот, ама ќе земат 5 пратеника од СДСМ, ќе станат 30 и ќе имаат потребна бројка за промена. Нека ни убедат со аргументи, нека излезат на говорница и нека кажат дека е вака и вака... Еве нека земат 5 пратеници и од ВМРО-ДПМНЕ, гледам дека реагирате од место. Па, ако ги убедат пратениците од СДСМ претпоставувам дека ќе можат да ги убедат и пратениците од ВМРО. Меѓутоа, утре еден од овие пратеници ако не биде задоволен, цела држава ќе биде закочена во сите нејзини механизми. Што е тоа ако не консенсуална демократија, што е тоа ако не уцена и терор на малцинството врз мнозинството во име на демократијата. Што е тоа ако не е крај?

Дали Македонија станува Босна? Ова го прашувам затоа што во Рамковниот договор стои дека е заштитен интегритетот на државата и апологетите на истиот, тоа го користат како аргумент. Во смисла на тоа дека Македонија е неделива, дека ќе нема промена на граници. Светската, односно меѓународната јавност јасно кажаа дека Македонија нема да се дели. Па кое е тоа лицемерие! А што е денеска Босна и Херцеговина? Таа е една држава, ама каква држава? Каква е внатре? Исто така - што е Југославија? Резолуцијата 1244 на Советот за безбедност кажува дека Косово е составен дел на Југославија, но дали тоа е навистина така сите добро знаеме.

Е, да знаете, ви предвидувам на вас што ќе гласате за промена на Уставот, втора Босна или второ Косово, таму каде што денеска Македонија е етнички исчистена или се чисти. А истите Вие што ќе гласате за промена на Уставот вака како што е предвидено, од народ да

преминеме во заедници, да си ја преземете одговорноста, да ги вратите Македонците истерани од Лешок, Теарце, Арачиново и сите други села. И притоа не мислам на Координативното тело за создавање на циркуси, зошто не верувам во него.

Тие што ќе гласаат за промена на Уставот, на чело на колоната да одат за да ги вратат луѓето во своите домови. По можност и да се населат некои од нив таму, оти Бранко Црвенковски го бараат многу во Жилче, Ратае и во Јегуновце да отиде со нив малку заеднички низ нивните маки да помине. А и Бучковски го бараат исто така. И Бошковски го бараат со една разлика што тој таму беше. Немојте да мислите дека јас тука некого партиски обвинувам, дека СДСМ намерно го прозивам. Да, госпогице Шекеринска, Бошковски беше во Јегуновце. И пак ќе оди и ќе одиме. Тоа таму е Македонија. Барем јас знам луѓе кои што немаат намера да се повлечат од таму. Господине Стојковски, бидејќи дофрлувате од место и допринесувате за денешната седница да се одвива во вакво расположение и на вас ќе ви повторам, илјада македонски синови се во овој момент на позиции кои што ја штитат државата и овој Парламент. Тие се во ровови кои во моментов означуваат некоја нова граница и поделба што сакаат Албанците да ни ја направат. Во тие ровови тие ја штитат последната македонска енклава што постои до Скопје. Тоа немојте никогаш да го заборавите.

Наредно прашање, легализација на Тетовскиот универзитет.

Рамковниот договор вели: финансирање од страна на државата ќе се обезбеди за високо образование на јазици на кои што зборуваат најмалку 20 отсто од населението во Македонија. Што значи тоа? Тоа значи легализација на Тетоскиот универзитет. Зошто тој е оформен и функционира веќе 6-7 години, ПДП постојано се залага за негово признавање, тој работи, дефакто, произведува кадри, не знам колку стручни кадри има, а многу и не ме засегаше досега, но од утре ќе треба да ме засега. Оти истите тие ке бидат признаени и вградени во нашиот образовен систем. И никој нема да формира нов универзитет кога Тетовскиот веќе постои.

Тие два универзитета ќе мора да ги финансира државата. Ова го предвидува овој договор за мир. Тука е напишано, не знам зошто никој

не сака тоа да го прочита. Што значи тоа? Дека паѓаат во вода сите обвинувања кои биле предавници и кои биле заштитници на македонскиот народ, кои давале, продавале закон за високо образование, кои биле лицемери, кои биле тие што не мислеле на нас. Знаете што? Јас сметам дека лека, полека работите почнуваат да се разјаснуваат и дека многу бргу ќе го добијат вистинското светло. Оти вистината може да се сокрие, меѓутоа вечно не може да остане во темница. Јас не сум против високо образование на Албанците. “Свети Кирил и Методиј” во Скопје, па Универзитетот во Битола, меѓутоа, кога ќе се изборјат работите на крај, Албанците ќе имаат три универзитети, а Македонците еден. Па, извинете, да изнесам транспарентни пред Собрание и да протестирам за повеќе образование на Македонците!? Мислам , колку и да е чудна, некогаш и смешна вистината, она што го направија К-15 во еден нивен скеч , денеска е вистина во Македонија. Ќе треба да протестираме за повеќе права, за повеќе слобода и за повеќе образование на Македонците! Жално!

## ***Лицемерие***

Ние бевме обвинувани дека сме пуштале на слобода криминалци кои што државата ја ставиле на тендер, ја продале, ја предале, ја отстапиле, затоа што со Законот за амнестија во 1998 година ги амнестиравме неколкуте политички затвореници по повод случајот со знамињата во Гостивар во 1997 година. За изразувањето на идентитетот во Рамковниот документ се вели: “Во однос на симболите непосредно до симболот на Република Македонија, локалните власти ќе ја имаат слободата на предната страна од локалните јавни објекти да поставаат симболи со кои се одбележува идентитетот на заедницата”. Вие нема да ставите знаме со симбол на Триглав или шаховница. Се знае кои знамиња ќе стојат до македонското знаме, само албански. Значи. Доаѓаме на ситуацијата за која што ние сме осудувани, а сега некој друг ни ја нуди истата работа и ни прозива како најголеми предавници ако ја прифатиме.

Се враќаме на ситуацијата од 1997 година. Јас ќе прашувам: Зашто Црвенковски ги тепаше Албанците во Гостивар, ако денеска толку воодушевено гласа за овој Договор и дури се заканува, читам по весниците, дека ќе ги отстранува пратениците од партија ако не гласаат, ќе дели исписници од СДСМ. Или лицемерието отишло до таков степен што тогаш можел таков да биде, а денеска да биде ваков соодветно на личните потреби. Претседателот Трајковски, тој сега го нарекува претседател, а го понижувше година ипол, нарекувајќи го граѓанинот. Тоа се само примери на лицемерие до кои што сакам да дојдам подоцна.

Да престанеме со лицемерието дека работите се подобруваат со овој Договор. Оти, јас навистина сметам дека наведов доста аргументи дека тоа не е така.

Ова, во врска со воведниот дел на Рамковниот договор, сега ќе го разгледам Анексот-А, уставни амандмани и да Ви кажам во Битола ќе го коментирам само Анексот-а. Анексот-б и ц ќе ги прескокнам во интерес на времето и на важноста на документите. Зашто мислам дека навистина ако се анализираат уставните амандмани и се оценат како неприфатливи, најверојатно дека нема потреба да се анализираат законските амандмани, кои што следат потоа.

Во врска со уставните амандмани ќе се задржам на две работи. На преамбулата и на уште една работа, член 78, дека Собранието ќе основа комитет за односи меѓу заедници. Има и многу други работи што се неприфатливи. Во член 7 за втор јазик, со член 19, во член 69 консензуална демократија, во член 86 каде што се воведува клуч, член 109 со клуч, член 114 со клуч, што значи консензуална демократија и член 131, во кој што се уредуваат начините на кои што се менува Уставот. Меѓутоа, зборувам за консензуалната демократија и сметам дека нема потреба да Ве оптоваувам толку многу, оти претпоставувам дека и некои други пратеници ќе ги анализираат овие моменти. Само ќе се задржам на овие две што ги спомнав.

Преамбулата на Уставот на Република Македонија...

Јас ќе ја прочитам прво преамбулата и после тоа ќе го прочитам текстот како тоа сега би требало да гласи. Значи, прво преамбулата во Уставот на Република Македонија: “Тргнувајќи од историското, културно,

духовно и државно наследство на македонскиот народ и неговата вековна борба за национална и социјална слобода и создавање на своја држава...", сега ќе ги прескокнам неколкуте работи што се помалку значајни во моментот, за тука да се потенцираат, иако сметам дека преамбулата од збор до збор е слово како Библија, барем за мене, многумина мислат дека не треба така да се гледа Уставот, дека Уставот е променлива категорија, дека тоа е нешто што може да се модифицира како ќе дувне ветерот. Јас мислам дека цврстината на една држава се гледа по тоа колку е цврст и каков е односот кон Уставот. Зошто, Американскиот Устав, иако е несоодветна споредбата, има 213 години од своето донесување, а нема поеќе од 20-тина амандмани. А ние сега во пакет имаме над 30 амандмани само во овој круг на промената. И уште еден дел во преамбулата е многу битен. Историскиот факт дека Македонија е конституирана како национална држава на македонсиот народ, во која се обезбедува целосна граѓанска рамноправност и трајно сожителство на македонскиот народ со Албанците, Турците, Ромите и другите националности кои што живееат во Република Македонија.

Не мислам дека овој текст на преамбулата дискриминира некого. Плус тоа нема правно дејство. Има само историско објаснување. Па, сепак, се предлага темелно негово менување. Оваа преамбула кажува дека ние, македонскиот народ, последен народ во Европа, по редоследот на нештата, сме се собрале, сме имале тешкотии 10 века, 20 века и на крајот сме успеале да направиме сопствена држава. Таа преамбула не Ве негира Вас што седите во задните редови, господа Албанци. Ве пишува во таа преамбула. Меѓутоа, таа преамбула ја кажува основата на залагањата на десетици, стотици македонски генерации. Предложената преамбула, односно наредната преамбула, ако го усвоите тоа што е предложено, во Битола ќе гласи: "Граѓаните на Република Македонија, преземајќи ја одговорноста за сегашноста и иднината на татковината, свесни и благодарни на своите предци за жртвите и посветеноста во нивните заложби и борба за создавање на самостојна и суверена држава Македонија и одговорни пред идните генерации за зачувување на си што е вредно од богатото културно

наследство и соживотот во Македонија, еднакви во своите права и обврски кон заедничкото добро...” - бла,бла,бла...!

## *Каде е народот?*

Каде е тука македонскиот народ? Па, кој може да гласа за ваков предлог. Г-дине Црвенковски сакам да ви честитам на храброста што ја искажавте во вашето говорење пред македонскиот Парламент кога го браните Рамковниот договор. Оти вие кажавте дека сите пратеници од СДСМ беспоговорно ќе го гласаат Договорот што Вие го потпишавте. Навистина не ми е јасно како можевте да преземете ваква одговорност? Ова што го зборувам се однесува и на сите други пратеници што имаат намера да го дадат својот глас за ваков текст на преамбула. Не е во прашање тоа што јас не сум демократ, па не ми се допаѓа што некој друг постои во Македонија. Напротив, тоа е верифицирано со оргиналната преамбула на Македонскиот Устав. Запишани се заедниците во него, освен што можеби се испуштени Србите. Но, тоа може да се дополни со амандман. Па, сега ќе кажат некои таканаречени уставни експерти дека не постои Устав од ваков тип во Европа, освен Уставот на Словачка. Дека тој одразува закоравен начин на претставување на нештата, дека никој во уставите не се набројува сам себе како народ... Меѓутоа, јас и понатаму сум убеден дека ние како народ едноставно имаме право да се напишеме во нашиот Устав. Ако ние не се напишеме во Уставот, ниту Бугарите, ниту Грците, ниту Србите, ниту Албанците, бидете сигурни дека нема да ни напишат. Во разговори со неколку дипломати, тие ми потврдија дека апсолутно им е јасно зошто е навредена нашата гордост и од каде е нашата тешкотија да се согласиме да се брише македонскиот народ од преамбулата.

Не сакам да навлегувам во хипотези од типот на светски заговор против Македонците, оти тоа делува како премногу небитна работа за светските сили, за воено-индустриските комплекси, за големите банкарски семејства за тие да се занимаваат со тоа да ни избришат нас како држава, или да ни остават да постоиме како држава, а да ни

избришат како народ. Меѓутоа, никако не ми оди во глава ние самите, доброволно, да се избришеме од преамбулата.

Некои амандмани се прифатливи и потребни, за некои од нив, доброволно, ќе дискутираме, некои најверојатно ќе бидат усвоени. Меѓутоа, да прифатам амандман да се избришам од преамбулата како народ, во најмала рака немам пренесен мандат од граѓаните. Ако утре македонскиот народ излезе на референдум и каже :"Ние се бришеме од Уставот ", тогаш ќе се избришеме! Дотогаш преамбулата е еден од единствените документи во кои што нас ни пишува како народ и немаме право да се откажеме. Дури сметам за ова прашање треба да се согласат и пратениците Албанци, дека од Уставот ние не можеме да се избришеме. Мислам дека не е прифатливо Преамбулата да се замени или избрише, односно промени. Во однос на тоа каква е во моментот се надевам дека ќе остане иста.

Втората работа во врска со промената на Уставот, која што многу ме загрижува, е членот 78, односно Собранието ќе основа Комитет за односи помеѓу заедниците. Тој комитет ќе го сочинуваат по седум члена од редовите на Македонците и Албанците од Собранието и пет члена од редовите на Турците, Власите, Ромите и други две заедници. Собранието ќе ги бира членовите на Комитетот, а Комитетот ќе ги разгледува прашањата на однсите помеѓу заедниците во Република Македонија и ќе донесува предлози и мислења за нивно решавање. Дотука и ми делува некако нормално работата, иако не ми делува прифатливо паритетот на седум Македонци и седум Албанци. Дали се согласуваме дека процентот на Албанците во Македонија е 50 проценти? Или пак тоа е најава за тоа што ни чека утре?

Да продолжам со делот на текстот, што во никој случај не смее да ни биде прифатлив, Собранието ќе биде должно да ги разгледува мислењата и предлозите на Комитетот и да донесува одлуки во врска со нив. Тоа практично значи, се основа комитет, односно комисија што не е под контрола и надлежност на Собранието. Ние, со овој предлог, основаме тело кое што е еднакво на Собранието. Тоа тело ќе мора да се произнесува во врска со предлозите на Собранието и да се произнесува по нив. Уште повидливо е кога ќе се разгледа точката 6, во

врска со спорот кој евентуално ќе настане при гласање и ќе е ненадминлив. Решението што сега се нуди е постапка за гласање, во врска со консенсуалната демократија, каде што се појавува ново тело, комитетот, кој ќе е надлежен и ќе одлучува со мнозинско гласање.

Доколку се разминат мислењата на пратениците на пленарна седница и нема доволен број на пратеници потребни за промена на претходно наброените закони, или за изгласување на судии на Уставниот суд, или за изгласување на Републички Судски Совет, или за Народен правобранител, или пак за незнам што, ќе се создаде една состојба на хаос во кој ќе мораме да го повикаме комитетот и таа негова одлука ќе биде обврзна за Собранието.

Што е тоа ако не втор дом? Не сум уставен експерт, но за ова е доволно да се чита текстот на Рамковниот договор, таканаречениот документ за мир. И во ваква ситуација некој да ни прозива како предавници доколку не го прифатиме истиот, во најмала рака е ризично и жонглерски.

Збор два и за патриотизмот. Патриотизмот кој што нам ни е забранет...! Знаеме дека денеска Босна и Херзеговина е во рамките на границите од пред војната. Меѓутоа, од внатре е турли-тава, а исто таква е и Југославија. Со овој документ таква ќе биде и Македонија. Навистина ништо од Рамковниот договор не вреди толку за да насрада македонскиот народ. Меѓу другото и патриотска обврска ни е да се спротивставиме на тоа.

Не сум тој што сака по секоја цена да бојкотира и мислам дека со дискусијата го докажав тоа. Не обвинувам без причина, или пак отфрлам за да утре имаме нови загинати. Ама и не прифаќам префрлање на вината на друг во стилот, ние сме носители на документот, а сите други се виновни. Згора на тоа напаѓајќи ни, не ни дозволувате ниту да се изјасниме што мислиме за истиот. Значи ли тоа дека ние треба да го прифатиме овој документ, бидејќи, слушам од ваши членови, ширите муабети дека ќе тактизираме неколку години додека Македонија да зајакне воено и потоа ќе сме го врателе интегритетот и териториите? Ги повикувам тие што го потпишале документот и што со полна уста за мир го бранат, да излезат и да кажат пред сите нас дали ќе ги вратиме

териториите кои што ни се окупирани и дали ќе ги вратиме Македонците во домовите од кои што беа исчистени. Дали Вие имате гаранции дека ќе се вратат Македонците во домовите и ако ја имате кажете ни ја. Кој е подготвен да даде гаранција дека ако ние прифатиме да влеземе во овој ризик на промена на Уставот, со што ќе ви дадеме за право, дека Македонците навистина ќе се вратат во своите домови.

### *Срамна паралела*

Напротив, Вие тука правите паралела со Милошевиќ и неговите војни. Точно е дека тој ги загуби сите војни. Тоа е точно. Меѓутоа, таа паралела не ви држи. Милошевиќ војуваше со Хрватска, со Босна, војуваше со сите, со кои што можеше да војува, надвор од границите на Србија. Ние, за разлика од него, не војуваме за освојување на територии. Ние војуваме за да ја одбраниме територијата и државата, а и црквите што ни ги креваат во воздух, како онаа во Лешок. Ние имаме право и обврска да ја браниме државата.

Не ми е јасно како можете да правите паралела со Милошевиќ со македонскиот пример?! За пример да ви кажам дека не го заседовме Прешево, ниту отидовме во Лерин, ниту го нападнавме Ќустендил. Сакаме да го одбраниме Куманово, за да има вода за пиење. Сакаме во Арачиново да нема минофрлачи за да не пукаат врз Собранието и врз Владата, и врз Аеродромот. Сакаме луѓето во Теарце да можат да живеат нормално иако се Македонци, а Вие господине Црвенковски на сето тоа направивте споредба со Милошевиќ.

Доколку споредбата ви е направена во смисол дека ќе ја загубиме војната, зошто Милошевиќ ги загуби сите негови војни, тогаш ви ја разбирам споредбата. Ако сметате или знаете дека ќе загубиме. Ако сметате дека хегемонизмот  што го манифистираше Милошевиќ по прашање на СФРЈ е ист со нашата борба за одбрана на татковината, тогаш да оставиме на јавноста да ги процени намерите на секој од нас.

Исто така јавноста нека процени дали јас или вие господине Црвенковски сте медицински случај.

Сметам дека мирот на граѓаните мора да им се врати. Сакам да им се врати мирот. Меѓутоа, мирот нема да се врати доколку ние замижиме и кажеме: ”Ех, колку сум среќен, денес на телевизиите видов реклами за мир, слушнав дека женското лоби ќе прави митинг за мир, дека СДСМ сака мир, дека ВМРО сака мир и надвор е мир”. Но, надвор не е мир . На некои места од нашата територија нема мир. Сите ние треба да направиме си за да го вратиме мирот. А мирот се враќа со татковинска одбрана на државата, по секоја цена. Значи, денеска доколку не се вратиме таму, утре сигурно нема да се вратиме. Задутре уште помалку. Со сето ова, ги поставуваме темелите на едно идно уредување, кое ќе биде бинационално, консенсуално, кое што си ќе закочи, со Устав кој нема да функционира, со нелојалност која што ќе биде верифицирана. Велам верифицирана затоа што ќе биде изразена со број на пратеници кои што, едноставно, нема да гласаат за сето она што нема да им се допаѓа и таквиот однос ќе биде валиден.

Ние сме тие што тука треба со нашиот глас тоа да го верифицираме. Или, ако сакате, Вие! Рековте сите што ќе гласаат против Рамковниот договор да соопштат концепт. Се сложувам, народот треба да знае, треба да се соопшти концепт.

Ќе гласам против и мојот концепт е многу прост. Во него нема никаква филозофија: да нема предавници, да нема отстапки, да нема соопшување на тајни податоци за тоа кој е резервист и кој има оружје како полицаец во Тетово и Гостивар на терористите и да се задржи едно, единствено право, од Бога дадено - право дадено да се брани сопственото огниште од терористи.

Дами и господа,

Тоа е концептот за мир. Повторно ќе кажам : ”Подобро ужасен крај, отколку ужас без крај”.

Ви кажав како ќе гласам, а откако ќе реплицирате ќе ви кажам уште еднаш…”

Наводот е од книгата на Филип Петровски “За нас”.

*ПОГОВОР*

Тајната служба е и “математика”!

Во политичката, односно во националната “математика” има многу операции. Онаа нација и држава која заборава да ја повлече линијата и да го определи именителот во операцијата, постојано ќе се соочува со погрешни резултати, па ќе им измислуваат рамковни договори, менување на Уставот, на знамето, на името…

Една од најблагородните национални, патриотски операции е токму откривањето и елиминирањето на вистинските непријатели на уставниот поредок, на достоинството на државата и на нацијата… Тие имаат различен профилитет. Умешноста на тајната служба е да ги препознае, да ги разоткрие и да ги отстрани од државно-националниот организам за да не се претворат во “октопод”, кој со своите пипала ги цица вредностите со генерации.

Во деведесеттите години од минатото столетие Македонија и македонскиот народ, во лицето на тајната служба, немаа достоен браник на вистинските национални и државни интереси. До 1998 година беше брането едноумието на лево ориентираните партии на власт (сконцентрирано во политиката на СДСМ). За другите беа отворани тајни досијеа, во кои беа третирани како “македонски екстремисти” и непријатели на уставниот поредок! На тој начин оваа служба дозволи да биде оценувана со математичките параметри на една прагма, од која после знакот равенство не се гледа ништо друго освен погрешни резултати од операциите во насока на одбраната на Република Македонија од вистинските непријатели.

И што сега…!? Да се погледне низ прсти?! Па, можат ли претседателот на Собранието на Македонија, Љубиша Георгиевски, а особено премиерот Никола Груевски, министерката за внатрешни работи м-р Гордана Јанкуловска и директорот на ДБК Сашо Мијалков, да ги пренебрегнат “Темел”, “Мона Лиза”, “Дама” и “Марта”? А веројатно уште огромен број досиеа на доблесни Македонци, чии национални пориви тајната служба ги сосечувала во корен. Се надевам – не. Прашање е само како би се отворил процесот на делегитимација на прислужничката тајна служба која ги разградувала природните национални системи на

македонскиот народ, кој би одел паралелно со лустрацијата, со што дефинитивно ќе биде отстранета темнината од неодамнешното минато на Македонија и на македонскиот народ. Неговата драстичност е особено изразита од Втората светска војна до ова наше совремие.

Доколку тоа би се одвивало директно во институциите на правниот систем, ќе биде потребен нов оддел, кој би функционирал во МВР и би се занимавал исклучиво со прогонот на поклониците на македонското национално достоинство, со нивните прогонители, со рехабилитација на праведниците, а осуда на оние кои од македонските национални поборници фабрикуваа разни екстремисти, националисти, шовинисти, ги осудуваа и ги обезличуваа во југословенските и во македонските казамати.

“Марта”, од една страна, можеби е последниот пердув на нивните шеширчиња, но од друга, пак, е огледало во кое се огледува грозоморниот синдром на еден современ антимакедонизам кој успеал да се внедри во сите пори на општеството. Останал без досие таму каде што треба да го има, без оперативна обработка на креаторите, на актерите, на злосторниците… Беше тоа време во кое од власта изобилно течеше синевината на лицемерието, на измамите, на социјалната, економската, па и духовната беда.

Тајната служба имаше полни раце работа за да го види тоа. Се бореше против патриотите. Го превиде, бидејќи беше во функција да ја одбрани власта против која се крена целиот народ во 1997-та година. И покрај таквата очигледност тајната служба продолжи да ги гони актерите од “Марта”, фабрикувајќи ги најбесрамно во “врховисти”, “наркомани”, подмитливци – криминалци…

Една деценија потоа: Има ли разлика, господа, во дејствувањето на оваа служба, која е срцевината на државата? Па, бидејќи велите дека има, оти друго и не можете да кажете, тоа е единствениот точен одговор, во името на разликата на која помислувате, работите ќе мора да се расчистат ретроактивно: случај по случај, досие по досие, предмет по предмет, човек по човек… Тоа ако власта сака една голема македонска Правда и Вистина да ја видат светлината на денот.

Доколку за оваа работа би се формирало независно тело, што би било  и најприродно, како Центарот за истражувања на Визентал, на пример, кое  со закон би ги добило сите овластувања за истражување на вистината, во голема мера ќе се придонесе во кохезијата на македонскиот народ во татковината, во соседните држави и во иселеништвото. Доколку тоа не се направи, никогаш во Македонија нема да бидат елиминирани условите за лет со шаторски крила! Можеби ова е историското време за тоа…

Си друго е само обична политичка математика, во која именителот ќе биде изведуван во зависност од гарнитурата на власт.